# МАКЕДОНСКА РИЗНИЦА

ГЛАВЕН И ОДГОВОРЕН УРЕДНИК:
Благојче Андонов

ИЗДАВАЧ И РЕАЛИЗАЦИЈА:
Александар Стеванов

СОРАБОТНИЦИ:
Гоце Панговски
Стефан Илиевски
Владо Јаневски
Никола Анѓелкоски
Даница Петровска
Борче Милошески
Жорж Поповски
Наде Гелевска Брачиќ
Марта Маркоска
Биљана Т. Димко
Биљана Куновска
Весна Ничевска Саравинова
С. Бенџамин Трејси
Дарко Миовски

ГРАФИЧКИ РЕСУРСИ:
Yaolin-Yaolin

07

# ОД УРЕДНИКОТ:

Почитувани читатели,

Пред Вас е седмиот број на списанието „Македонска ризница“ кое со новите содржини се надеваме дека кај Вас ќе побуди интерес.

Во овој број Ви донесуваме статии од нашата историја, за Богомилите, Илинденското востание, како и за еден деец кој што бил осуден поради афирмирањето на посебноста на Македонците. Потоа Ви претставуваме една алка од македонскиот фолклор, македонскиот вез, како и прекрасен избор на македонски поеми и поезија...

За прв пат сме и во улогата на промотори на новата книга на историчарот Борче Милошески „Предколумбовски цивилизации: Маи ,Инки и Ацтеки“, која има за цел да ни ги доближи овие древни цивилизации...

Воедно би сакале да им изразиме огромна благодарност на сите наши соработници за нивната искрена и безрезервна љубов кон својата татковина Македонија.

Ви посакуваме пријатни мигови додека го читате седмиот број на списанието „Македонска Ризница“.

Благојче Андонов

Главен и одговорен уредник

# ВО ОВОЈ БРОЈ ЌЕ ЧИТАТЕ:

ПО ЧЕКОРИТЕ НА МАКЕДОНСКИТЕ

# БОГОМИЛИ

Вовед

Историјата на Богомилското движење, кое се појавило на Балканскиот полуостров, поточно на територијата на Македонија, е предмет чие што значење во голема мера ги надминува неговите географски и историски простори. За научниците и експертите од многу различни области, богомилството сѐ уште нуди многу неоткриени факти и може да се спореди со полуистражен или воопшто неистражен рудник со злато. Така на пример, теолозите и филозофите во богомилската секта можат да ги најдат едни од најинтересните примери за развојот на еден систем на верувања и начин на живот, кој може да се нарече дуалистички, создаден на почвата на средновековна Европа. Богомилското учење спаѓа во редот на средновековните дуалистички еретички учења, кое се појавило во X – тиот век на територијата на Македонија. Богомилството по својата суштина преставувало социјално движење и било насочено против економското и политичкото владеење на владетелската феудална класа. Но, некои модерни автори го критикуваат ова мислење. Пример за ова е рускиот византолог Димитри Оболенски, кој во својата книга „Византија и Словените“, вели дека богомилите првенствено биле религиски проповедници, а не борци за „социјална“ правда.

Многу поранешни истражувачи досега го занемарувале големото значење што го имало богомилството за европската историја. Пример за тоа е познатиот англиски историчар Гибон, кој во својата книга „Пропаста и падот на Римската империја“ оваа секта ја опишува со

една единствена фраза – „секта на Гностици, која што наскоро исчезнала.“

Социјално – политички причини за појава на Богомилското движење

За појавата на Богомилското учење во Македонија влијаеле повеќе фактори. Како една од главните причини била таа што по словенската колонизација во Македонија, македонските словенски племиња морале да водат жестоки борби со моќната византиска империја, од една страна, и со ново формираната бугарска држава во VII – от век од друга страна. Резултатот од овие борби било тоа што бил закочен процесот на македонските Словени да си создадат своја словенска држава, се до втората половина на X – тиот век кога таа најпосле била создадена во Преспа. До почетокот на IX – от век дел од македонските Словени биле повремено принудувани да ѝ се потчинат на врховната византиска власт. Во текот на IX – от и почетокот на X – от век, кога се појавило богомилството, еден поголем дел од Македонија до самата околина на Солун, бил владеен од бугарската држава, додека помал дел заедно со градот Солун се наоѓал под власта на Византија. Што значи во политички поглед Македонија се наоѓала под бугарско – византиско владеење. Тоа е причината зашто богомилството се претворило од религиозно во чисто народно движење, придобивајќи карактер на ослободително движење. Друга главна причина, за да стане Македонија почва на зародување и центар на богомилското движење, била таа што во времето на византиско – бугарското владеење зел силен замав феудалниот процес. Како резултат на тоа голем број слободни селски општини биле разложени за сметка на зајакнувањето на феудалниот поредок. Со тоа маса од селани биле останати без својата земја, без таа на општините (шуми, ливади, пасишта и др.) од кои сите заеднички се ползувале. Овие општински земји станувале сопственост на феудалните господари (световни и црковни). Селаните, пак, како обработувачи на овие земји, често пати не биле исфрлувани од земјата, на која што дотогаш живееле, туку напротив, претворани од слободни во феудално зависни луѓе, биле терани да работат за феудалните господари. Оттука, тешката феудална експлоатација исто така влијаела и на селанството, а и градските сиромашни и робовите, кои ги имало во овој период во помал број, да го прифатат богомилското учење за свое, бидејќи преку него тие можеле да ја изразат својата класна борба, односно борбата против феудалците, кои им наметнувале да извршуваат тешки обврски за нив самите, а и за државата, зашто последната ги штитела нивните интереси. Затоа богомилското движење освен ослободителен добило и антифеудален карактер.

Отпорот кон црквата и пробивот на источните еретички учења од Мала Азија

Напоредно со порастот на византиското влијание и феудализацијата на бугарската држава, притисокот врз понискиот државен слој станувал се потежок, а збогатеното свештенство



сè повеќе живеело како крупни земјопоседници, занемарувајќи си ја својата верска и просветна должност.

Современикот презвитер Козма, иако доследно ја брани црквата и нејзиниот клер, раскажува за сè поголемиот број на неморални свештеници, од архиепископите, па до најобичните свештеници и монаси, кои не си останале верни на својот даден завет дека ќе ја проповедаат и ќе живеат во согласност со божјата реч. Зацврстувањето на феудалните односи, при што на црквата ѝ била дадена најзначајната задача, т. е. да ги вкорени тие односи во свеста на народот, отворено наидувала на голем отпор кај словенското население.

Тој отпор и незадоволство од страна на најшироките слоеви на феудалниот поредок,

особено бил зајакнат со појавата на различни идејни поттици. Во почетокот на X – тиот и XI – тиот век сè уште биле јаки остатоците на старите пагански традиции, особено во планинските области, а освен тоа во IX – тиот век непосредно со примањето на христијанството, на Балканскиот полуостров се прошириле разни еретички учења кои се судрувале со веќе постоечкото државно и црковно уредување. Двете најмоќни нео – манихеистички секти кои се прошириле на територијата на Балканскиот полуостров, а со тоа и низ Македонија, биле павликијанството и масалијанството.

Павликијанската секта се појавила во Ерменија и Мала Азија во втората половина на седмиот век. Во седмиот, а особено во деветтиот век Павликијанците биле жестоко прогонувани и убивани од страна на византиските власти, поради фактот што од гледна точка на византиската црква тие биле еретици и заради военото и политичкото значење што тие го имале за Империјата: односно формирањето на воени колонии на источните граници на Византија и нивните чести сојузи со Арапите, причини кои особено биле иритирачки за византиските власти во Константинопол.

Во 872 – та година византиските војски успеале да ја уништат нивната воена моќ во Западна Ерменија, уништувајќи ја нивната главна тврдина. Но со тоа не биле уништени нивните доктрини. Спротивно, тие уште повеќе се распространиле по Балканскиот полуостров. Главниот извор за нашето познавање на Павликијанството е Петар од Сицилија, кој во 869 – та година бил пратен во Ерменија, како Византиски амбасадор кој требал да учествува во преговорите за мир помеѓу императорот и Павликијанците. Според неговите пишувања, Павликијанците верувале во два принципа. Едниот бил принципот на доброто, а вториот принципот на злото. Богот на злото бил создавачот и владетелот на овој свет, а Добриот – богот што треба наскоро да дојде и да го спаси светот.

Втората секта, Масалијанството исто така може да се смета за можен предок на Богомилството. Тоа се појавило во Сирија и Мала Азија уште многу одамна, во четвртиот век, но постојат цврсти докази дека тоа се одржало во Ерменија и Мала Азија сè до деветтиот век. Многу од нивните учења биле слични со оние на Павликијанците.

Не постои сомнеж дека појавувањето на богомилската секта на териториите на Македонија во одредена мера се должи на пенетрацијата на павликијанските еретици на Балканот. За тоа постојат и докази во изворите. Уште во пишувањата на Петар од Сицилија, се гледа дека Павликијанците ги сметале Балканските простори за погодно место за ширење и развиток на нивното учење. Од друга страна, исто така, се знае дека во неколку прилики, особено во текот на осмиот и деветтиот век, Византиските императори префрлале голем број на сириски и ерменски колонисти во Тракија, со цел заштита на

границата со Бугарија поради константните војни што тие две сили ги воделе меѓусебно. Меѓу тие колонисти речиси сигурно морале да се наоѓаат некои од приврзаниците на сектата. Византискиот хроничар Теофан изречно кажува дека пренесените Азијци биле виновниците поради што павликијанската ерес започнала да се шири во Тракија.

Улогата на Охридската книжевна школа за појавата на Богомилството

Уште додека учителствувал во охридско – деволските краишта Климент Охридски развил плодна писателска дејност. Од неговото перо биле напишани или преведени околу 50 „слова“ (дела), кои послужиле како основа за претворување на Охрид во развиен словенски книжевен центар. Преку напишаните или преведени трудови, Климент Охридски, кој уште како ученик и византиски мисионер бил изграден под силно влијание на византиската црковно – феудална идеологија, овозможил и во Македонија, и во делот што го владееле Бугарите, да се изгради новиот црковно – феудален световен поглед. Сето тоа било подредено во заштита на интересите на бугарската црква и бугарската држава. Словенските свештеници преку своите проповеди во црквите почнале да им ја всадуваат на верниците претставата за божјото потекло на светот. На тој начин голем дел од книжевните трудови, кои биле создадени во рамките на Охридската книжевна школа, биле насочени кон тоа читателите и слушателите да стекнат претстава дека општествено – политичкиот живот на земјата е дело на Бога и е хиерархиски уреден (цар – болјари – зависни селани), како и црковниот (патријарх – архиепископ, митрополити – свештеници и монаси) и небесниот (Бог – мајка божја, апостоли и архангели – ангели, светци и богоугодници).

До таквите востановени канонски писанија требало да се држат и големиот број македонски свештеници кои излегле од Климентовата школа. Притоа, нивна главна задача била преку проповедите од црковните амвони (грч. Ambon. 1. во православната црква издигнато место пред олтарот од кое се читаат Светото писмо, молитвите проповедите и помените, амвонот симболично го претставува каменот што ангелот го зел од гробот на Христос, 2. фиг црква, црковна власт) да ги поучуваат верниците дека востановените религиски догми се вистински зашто се дело на Бога. Со тоа свештениците ги терале верниците да не се спротивставуваат на воспоставениот „од Бога“ општествен поредок, да бидат мирни поданици на бугарската држава и социјалните неправди да ги сметаат како дело на Сатаната. На тој начин, на наивните и примитивни христијански верници им била наметнувана претставата дека нивните беди ги создавал лошиот ѓавол (Сатаната), а не нивните господари, предодредени од Бога, поради што истите требало да ги почитуваат и да ги извршуваат кон нив своите даночни обврски. Со тоа обесправените и угнетени луѓе лесно станувале плен на религиозните заблуди и стекнувале сознание дека сите нивни

експлоататори (царот, болјарите, државните и црковни органи), се слуги на ѓаволот и дека невидливиот добар Бог, кој живеел далеку во надземниот, свет немал удел во сето тоа. Тоа било и причината мнозинството верници да се запрашаат, истакнува презвитерот Козма, во својата „Беседа против богомилите“, „Зошто Бог му дозволува на ѓаволот да ги напаѓа луѓето?“ Ваквите ставови на одделните христијански верници, кои ги пренесува презвитерот Козма, заштитникот на официјалното учење на Бугарската црква, јасно говорат дека се појавиле нови дуалистички погледи насочени против востановените религиозни догми, што од своја страна, водело до судир со гледиштата на оние свештеници кои се држеле до воспоставената црковно – феудална идеологија. Имено, претставата дека на земјата господари лошиот ѓавол почнала да пробива пат и дека сите неправди врз луѓето се негово дело, а дека добриот бог царува далеку во небесниот свет. Како резултат на тоа се засилиле тенденциите дека душите на сите онеправдени луѓе на земјата ќе нашле спас и блаженство на „другиот свет“ со кој господарел добриот Бог. Во средината на X – от век дуалистичките погледи наишле на погодна почва во Македонија, во делот што се наоѓал под бугарска власт. Главните носители на таквите погледи потекнувале од редовите на македонското свештенство кое излегло од Климентовата школа во Охрид. Меѓу нив имало и голем број учители, писатели и други учени луѓе. Како сестрано изградени личности тие аргументирано истапиле против воспоставените религиозни догми, наметнати од официјалната Бугарска црква, против нејзиниот хиерархиски ред, како и воопшто против воспоставениот општествен и државен ред. Таквите „опозиционери“ бугарската црква веднаш ги осудила како „еретици“. На тој начин Охридската школа на Климент и Наум влијаела на територијата на Македонија да се создаде благопријатна почва за појава на новото богомилско дуалистичко учење, кое бргу се претворило во масовно општествено движење.

Појава и центри на богомилството

Богомилството, како „ново појавена ерес“, својот зародиш го влече од средината на X век, т.е. од времето кога на чело на Цариградската патријаршија се наоѓал патријархот Теофилакт (933-956). Во прилог на тоа говорат податоците од второто зачувано писмо на патријархот Теофилакт испратено како одговор на двете писма на царот Петар, со кои тој побарал совети од патријархот како да постапи во искоренувањето на ереста. „Тебе веќе ти беше одговорено на прашањето за ново појавената ерес, а сега и појасно и поопширно пак ти пишуваме, бидејќи ти побара, а ние поцелосно разбравме од вас за престапноста на догмата“, пишува во своето писмо патријархот Теофилакт. Најпрво богомилството се појавило во Југозападна Македонија и тоа на територијата на бившата склавинија „Берзитија“. Потврда за тоа се податоците од Беседата на презвитерот Козма против богомилите. „Така, се случи – пишува Козма – во бугарската земја за време на првоверниот цар Петар да се појави поп по име Богомил, но

попрво е да се рече Богонемил, кој почна како прв да ја шири ереста во бугарската земја“. Под изразот „бугарска земја“, како што потврдуваат и другите пишани извори и топонимијата, се подразбира оној дел од Македонија кој бил приклучен во рамките на Првото бугарско царство. Во прилог на тоа говори и соопштението од Пространото Климентово житие, со кое житиеписецот Теофилакт, обраќајќи се до Климента како на светец, истакнува: „О земен ангел и небесен човек! сѐ повеќе и повеќе надгледувај го своето наследство, бидејќи сега очигледно имаш повеќе и поголема сила, отколку кога беше жив. Прогони ја погубната ерес која по твојата смрт во Христа како заразна болест се вовре меѓу твоето паство и која ги растерува и погубува овците од твоето стадо, кое што ти го закрепи, о, свети и предобри пастиру.“ Самиот факт дека Климент за светец бил прогласен по неговата смрт (916 г.) потврдува дека соопштението од неговиот житиеписец Теофилакт наполно одговара на времето, т.е. на периодот на владеењето на царот Петар кога богомилството се појавило за првпат во овие македонски краишта. Дека своите зачетоци богомилската ерес ги имала на територијата на бившата склавинија „Берзитија“, сведочи и една стара икона од охридската црква Св. Богородица, на која св. Наум ( кој важел за „велик чудотворец во Деволскиот ливан, близу до градот Охрид“), е насликан во една планинска месност како светец прогонуван од богомилите, што се гледа и од текстот на грчкиот натпис на самата икона. Ангажирањето на Климент и Наум Охридски од Бугарската црква по нивната смрт како светци во борбата  против богомилите, исто така убедливо говори дека охридско – деволските краишта во времето на цар Петар биле масовно зафатени од богомилската „погубна“ ерес. Тоа од друга страна, потврдува дека за широките размери што ги добила ереста во Југозападна Македонија голем придонес имала Охридската книжевна школа, бидејќи од нејзината средина главно излегле богомилските проповедници кои ги прифатиле новите дуалистички погледи на светот.

Дека на територијата на „бугарска Македонија“ т. е. во овој дел од Македонија кој го владееле Бугарите, за првпат се „појавила ереста на богомилите“ и дека истата  потоа се проширила и во Филипопол и околината, се истакнува и во една анатема против богомилите, што ја содржи српскиот Синодик од 1221 година.

На чело на богомилите во Македонија стоел попот Богомил, кој најверојатно потекнувал од кругот на учениците на Климент и Наум Охридски. „Попот по име Богомил“, соопштува презвитерот Козма, започнал како прв да ја шири ереста.“ Како родоначалник на богомилската ерес, попот Богомил е споменат во една анатема против него во Синодикот на Борил од првата половина на XIII век: Анатема на „трипроклетата и богоомразна богомилска ерес чиј началник тогаш (во времето на царот Петар) бил скверналениот поп Богомил заедно со своите ученици.“ Во истиот Синодик е поместена и друга анатема „за поп Богомил, кој ја прифати при Петар, бугарскиот цар,

манихејската ерес и ја распростани во бугарската земја.“ Под изразот „бугарска земја“ и во овој случај се подразбира македонската земја, која била вклучена во рамките на Првото бугарско царство. Попот Богомил е претставен како распространувач на манихејската ерес „во секој град и област“ за време на царувањето на Петар и во една анатема на Виенскиот препис поместена во „Синодикот во недела на православието“ од првата половина на XIII век. Исто така, поп Богомил е споменат и во повеќе апокрифни книги кои биле напишани во Русија и станале популарни во XV – ти и XVI – ти век. Во еден индекс на забранети книги митрополитот Зосим (1490-1494), поп Богомил е претставен како татко и учител на поп Јеремија, кој бил автор на апокрифна книга. Како еден од првите богомилски книжевници, т. е. „творец на забранети книги“ поп Богомил е наведен и во друг руски индекс на забранети книги, кој е поместен во ракопис од XVI – от век. Заедно со поп Јеремија поп Богомил е споменат и во трет индекс, кој исто така потекнува од XVI век. Сите тие забранети книги биле составени, како што се гледа и од нивната содржина, под силно влијание на македонските богомилски книжевни творци. Од XI – от век на територијата на Македонија биле ширени голем број апокрифни книги. Сите тие биле плод од навлегувањето на богомилската „заразна болест“ во монашките средини. Иако Охридската архиепископија се залагала да го спречи продирањето на богомилското дуалистичко учење меѓу верниците во нејзиниот диоцез, сепак повеќе манастири се претвориле во средишта за пишување и ширење на апокрифни книги, чии автори имале директни или индиректни врски со богомилскиот водач, поп Богомил или пак неговите ученици следбеници.

Почетоците на богомилското движење, како и дејноста на поп Богомил се поврзани со Југозападна Македонија, поконкретно со територијата на бившата склавинија „Берзитија.“ Во прилог на тоа говорат пишаните извори и запишаните народни преданија и зачуваните топоними во Велешко – прилепскиот регион. Од Пространото Климентово житие се дознава дека Климент Охридски по неговата смрт како светец дејствувал против „погубната ерес“ во југозападните македонски краишта. Тоа го потврдуваат и народните преданија врзани за овие краишта. Од една запишана легенда ширена меѓу населението од селата Богомила, Нежилово и др. од велешкиот крај, се дознава дека поп Богомил потекнувал од с. Богомила во чија близина се наоѓал и неговиот гроб. Според преданието, во близина на с. Богомила се наоѓал и мал параклис кој на богомилите им служел како молитвен дом. Дека во овие македонски краишта се одвивала главната дејност на богомилскиот водач поп Богомил и дека во овој период биле претворени во најмасовни центри на богомилското учење и општествено движење, потврдуваат и називот на с. Богомила, како и називот на Богомилското поле по долината на текот на реката Бабуна, потоа името на реката Бабуна и на соседната планина Бабуна, кои се споменуваат во подоцнежните извори, а се зачувани и до ден

денес. Тие секако се одраз на богомилството, зашто богомилите во овие краишта ги викале уште и „бабуни“ . Исто така е можно и името на преспанското с. Асамати да е богомилско, добиено по грчкиот збор што значи бестелесен. Од територијата на Југозападна Македонија богомилството се проширило и во другите македонски области. Тоа добило особено силни размери во Североисточна Македонија, што се потврдува од големиот број апокрифни книги, настанати и сврзани со овие краишта, како и имињата на повеќе села и места, добиени под влијание на богомилското учење и движење. Такви се на пример, имињата на с. Кутугерци во осоговскиот крај, добиени по името Кутугери, како што уште биле нарекувани македонските богомили, потоа името на с. Богослов, добиено по почитуваниот од богомилите евангелист Јован Богослов, псевдоавторот на „Тајната книга“, на с. Еремија, добиено по името на поп Јеремија, познатиот писател и распространувач на апокрифната книжнина, кој во руските забранети книги од XVI век е означен како „син и ученик“ на поп Богомил, на маалото „Бабунци“ во с. Опила, Кривопаланечко, на с. Недокрштеница во Козјак, кое настанало под влијание на богомилите кои одбивале да се крштеваат. Богомилството ги зафатило и другите македонски области уште во X – от век. Во Дебарско – кичевските и скопските краишта богомилите станале познати под името „торбеши“, а во Воденско и Солунско како „Кудугери.“ Од Македонија богомилската „заразна болест“ брзо се пренела и во соседните балкански земји, зафаќајќи ја особено масовно Пловдивската област во Тракија, како што сведочат изворните податоци од српскиот Синодик од 1221 год. Од крајот на X век кога во рамките на Самуиловото Царство биле вклучени и повеќе балкански земји и кога богомилството продрело и во македонското царско семејство, богомилската ерес продрела и во потчинетите земји, со што во текот на XI век се претворила во општобалканска ерес.

Називот на богомилското учење дошол по двоен пат. Таквото име се наложило од една страна поради фактот, што Богомил бил главниот проповедник и правоучител на ереста, а истовремено и заради убеденоста на еретиците дека тие му се најблиски т. е. дека му се „мили на бога.“ Значи по еден двоен пат називот „богомили“ се утврдил и запазил во наредните столетија.

Суштината на богомилството

Учењето на богомилите во најголема мера можеме да го реконструираме врз пишувањата на нивниот лут непријател презвитерот Козма. Попот Богомил започнал да проповеда за скромен живот, покајание и молитва, бидејќи според неговото учење овој свет е лош и бил создаден од Сатаниел ( Христовиот брат и божји син ), злобниот бог од стариот завет. Светите тајни, иконите и свечените обреди на православната црква се сметале за непотребни, бидејќи биле дело на самиот Ѓавол. Крстот бил омразен поради тоа што на него бил измачуван и умрел Христос. Единствена прифатена молитва била „Оче наш“,

која се пеела четири пати дневно и четири пати преку ноќ.

Во споменатото дело на презвитерот Козма е даден многу интересен опис за тоа како изгледале богомилите: „Однадвор еретиците се како овци: навидум кротки и повлечени и молчаливи, изгледаат бледи од лицемерниот пост, излишен збор не велат, не се смеат бучно, не се прават важни, се чуваат од погледи, и се прават така што надворешно не се разликуваат од правоверни христијани, однатре се волци грабливи, како што рече Господ. Гледајќи ја ваквата и толку голема нивната покорност, луѓето ги сметаат нив за правоверни и за способни да покажуваат пат кон спасението. Затоа доаѓаат кај нив и ги прашуваат како да ја спасат душата...“ Нивната скромност и аскетското настапување било константен извор на нетрпеливост од страна на нивните лути противници – Православната црква. Околу век и половина по Козма, византиската принцеза, Ана Комнена на сличен начин ги опишува византиските богомили. Во „Алексијадата“ таа пишува: „И нема никогаш да најдете некој кој јавно кажува дека е Богомил, туку нивното зло е скриено под нивната наметка и качулка. Богомилот изгледа мрачно и е покриен до носот, има деградиран чекор и мрмори додека оди, но внатре во себе има неконтролиран волк.“

Богомилите не јаделе месо и не пиеле вино, а ги одвратувале луѓето од брак. Нивната заедница не познавала никаков вид на хиерархија. Мажите и жените се исповедале еден на друг и си давале прошка. Богомилите ги критикувале богатите, осудувале големосопствениците и го учеле народот: применувајќи пасивен отпор, да биде непокорен на господарот. Сепак се поставува прашањето колку верниците се држеле до овие верски правила. Иако нема сигурни докази по ова прашање, многу е веројатно дека Богомилите, слично како и Манихејците, биле поделени во две групи: обични „верници“, кои не биле обврзани кон ригорозните аскетски правила, и „перфектните“ од кои се очекувало целосно да живеат во согласност со нивните норми и умереност. За жал денешната историска наука располага со многу малку изворни податоци за обичаите и организацијата на Богомилската секта во нејзиниот најран историски период.

Богомилската ерес за време и по Самуиловото царство

Во втората половина на X – от век богомилството во Македонија добило уште поширoки размери, придобивајќи сè повеќе и повеќе карактер на општонародно ослободително востание. Кон крајот на 60 – те години на X век богомилското движење влијаело да се создадат поволни услови за организирање и кревање ослободително востание против бугарската власт на чело со синовите на кнезот Никола, комитопулите Давид, Мојсеј, Арон и Самуил. Востанието било кренато веднаш по смртта на царот Петар (969) во западните делови на Македонија и истото било крунисано со отстранувањето на

бугарската власт од овие македонски краишта и поставување на темелите на новата македонска словенска држава на Балканот во 969 – та година , со седиште во Преспа. Фактот што средиштето на македонската држава се наоѓало на територијата на бившата склавинија „Берзитија“, каде што се наоѓало и средиштето на богомилското движење, убедливо говори дека богомилите масовно учествувале во востанието на комитопулите и создавањето на македонска држава. За време самостојното владеење на Самуил (976 – 1014) богомилството продрело дури и во македонското царско семејство.

Од грчкото житие на Јован Владимир, владетелот на Дукља и зет на цар Самуил, оженет за постарата ќерка Косара, се дознава дека Косара, како и нејзиниот брат Гаврило Радомир, станале приврзаници на „отровната ерес на богомилите.“ Царот Самуил ја толерирал активноста на богомилите, бидејќи истите ги користел во борбите со Византија. Инаку, тој до крајот на својот живот останал строго православен, за што говори и надгробниот камен натпис пронајден во с. Герман, Преспанско, што тој го подигнал во 993 година во чест своите родители Никола и Рипсимија и братот Давид. Имено, во натписот е изделкан крст, кој е карактеристичен за православните споменици.

За разлика од Самуил, кој ја толерирал активноста на богомилите, неговиот зет Јован Владимир, како што сведочат податоците од неговото житие, бил „уништувач на богомилите и еретиците масилијани, рушител на нивната заблуда и обновувач на верата“ во Дукља, која ја управувал како вазал на цар Самуил. За широките размери што ги добило богомилството во овој период, известува анонимниот автор на Краткото житие на Јован Владимир, нагласувајќи притоа дека богомилството ги зафатило и „заблудените народи“ во Бугарија, Србија, Албанија како и во Далмација и други земји.

Богомилството зазема многу важна улога во историското, црковното, политичко – социјалното и литерарното наследство на Византија и Словените. Неговите траги можат да се следат дури и до денешно време во топонимијата и современиот фолклор на македонскиот народ.

Деталното проучување на ова верско движење фрла ново светло на сѐ уште нејасниот проблем за историските врски помеѓу азискиот Манихеизам и средновековните дуалистички секти што проникнале во Западна Европа. Оваа врска, доколку е успешно воспоставена, од друга страна ќе им овозможи на црковните историчари да го поврзат илјада годишниот синџир помеѓу учењата на Мани во Месопотамија од III – от век па сѐ до катарската крстоносна војна од XIII – от век во Јужна Франција.

Стефан Илиевски

# СВЕТОТ НА БРОМО




Владо Јаневски

## МАКЕДОНЦИТЕ ИМААТ ПРАВО НА

# САМООПРЕДЕЛУВАЊЕ

Ретки се ликовите од соседните земји, кои во минатото ја признаваа и се бореа за самобитноста на Македонците.

Еден од тие борци е Србинот Коста Новаковиќ кој во почетокот на 20 век издаде брошура под наслов „Македонија на Македонците ! Земјата на земјоделците”

Оваа брошура објавена на 23 јуни 1924 год. Само по три дена е забранета поради нанесени навреди врз кралот на СХС. Но таа брошура и покрај запленетиот тираж во одреден број примероци доаѓа и во Македонија. Силните реакции што ги предизвикува оваа брошура беа причина за започнување на судски спор против Коста Новаковиќ.

За време на кривичниот претрес тој ја дал следната изјава:

„Оваа брошура ја напишав за да ги известам сите народи во Југославија за своите гледишта и моето мислење за македонското прашање, едно од најважните политички прашања во денешната ситуација...

...Јас сметам дека секој еден народ па и Македонците, треба да добие право на свое самоопределување...

...Јас потсетувам дека за време на војната Србија и останатите сојузнички буржоазии зборуваа дека се борат за правото на самоопределување на нацијата. Тоа беше лага, ако се бореа за тоа, јас денеска немаше да бидам

обвинет. Македонскиот народ е национално поробен...


Св. 2 АГИТАЦИОНА БИБЛИОТЕКА Св. 2
НЕЗАВИСНЕ РАДНИЧКЕ ПАРТИЈЕ ЈУГОСЛАВИЈЕ

МАКЕДОНИЈА МАКЕДОНЦИМА!
ЗЕМЉА ЗЕМЉОРАДНИЦИМА!

КОСТА НОВАКОВИЋ

Акционарска Штампарија А. Д. Влајковића ул. 1. Београд

Единстевено решение на македонското прашање е создавање автонома Македонија, соединета со останатите балкански земји во една федеративна балкансака република, во која ќе се создадат услови за нејзино развивање. Нашата партија се бори за тоа полно право на самоопределување до отцепување и за Македонците , како и за сите останати народи во Југославија. ”

На судењето одржано на 8 септември 1924, Првостепениот суд за град Белград го оптужи Новаковиќ за „повикување на ѓраѓаните на оваа држава кон насилство врз државните власти и повик до Македонците како посебен народ и сите револуционерни елементи во борба против оваа држава до отцепување.„

На овие обвинувања Новаковиќ изјавил:

„Јас во својата брошура ја зборувам вистината, која имам право да ја кажам како син на српскиот народ и како член на една револуционерна партија... Ниедно ослободување на Македонија не донесе мир ни слобода на нејзиниот народ. Единствено решение кое се наметнува е Македонија да добие самостојност и да биде алка за поврзување на останатите балкански народи. ”

Новаковиќ на судењето дал свое мислење и за српскиот терор во Македонија истакнувајќи дека :

„Властите често истакнуваат дека Македонија е земена со меч и дека мора да остане српска. Тоа е опасен аргумент... Ако Македонија остане под било која држава нема да има мир на Балканот. Мир на Балканот ќе има кога таа ќе е независна. Ако таа спасоносна идеја создава вина, тогаш мирно ја очекувам казната. ”

Осврнувајќи се на брошурата и големото внимание кое го предизвика во Македонија и пред властите, Новаковиќ  пред судот додава: „...власта нејзе ја пребарува. Тоа е доказ дека има вредност. ”



МИНИСТАРСТВО УНУТРАШЊИХ ДЕЛА
Краљевине Срб., Хрвата и Словенаца
Оделење за Државну Заштиту
Д.З.Бр. 5697.
30. јуна 1924 год.
у Београду

Upravi Grada Beograda
/Odeljenju Opšte Policije/

Prema traženju te Uprave aktom Br. 3530. od 29. ov. meseca povodom pisanja u brošuri "Nezavisna Radnička Partija" "Makedonija Makedoncima" zemlja zemljoradnicima", koju je pisao Kosta Novaković u kojoj je naneo uvredu Nj.V. Kralju, odobravam da se g. Kosta Novaković za učinjeno delo optuži Sudu.

Po naredbi
Ministra Unutrašnjih Dela
Načelnik,

По добивањето на пресудата Новаковиќ се обрати со жалба до Апелациониот суд. Каде што уште еднаш во жалбата зборува за брошурата и неговото мислење:

„...Пред вас ќе биде и мојата брошура во која ја изнесов суштината за Македонија. Јас знам вие ќе ми речете дека работите што ги напишав и реков за време на претресот за Македонија и животот на народите во Македонија , дека се страшни и тешки и дека не смеат да се зборуваат – па и да се вистинити затоа што со тоа се штети на виши „интереси„. Јас само видов дека за тие виши „интереси„ стотици илјадници српски мајки се завиени во црно баш за Македонија , а уште неколку пати по сто илјади  македонски, бугарски, грчки мајки и сите без никаква  корист за народите на Балканот.

Гледам дека заради тие „виши интереси„ ќе се создадат уште многу нови костурници на балканските народи. Затоа јас – и сите кои мислат како мене – морам да зборувам  и понатаму  за вистината за Македонија, и да гледам да се разбуди свеста кај сите балкански народи, за да се спречат оние кои ги припремаат овие костурници, да се здружиме во братски сојуз. Ете затоа мислам дека мојата вистина е опасна за вашата правда.”

Оваа жалба не беше прифатена и Новаковиќ  беше осуден на 7 месеци затвор. Тој во својата автобиографија овие настани ќе ги искоментира:

“Година 1924 одлежав во затвор седум месеци заради брошурата Македонија и Македонците во која во отсуство и на суд го бранев правото на нација на самоопределување. ”

Со својата брошура но и со својот непроменлив став Новаковиќ покажа дека и во периодот на масовна асимилација и негација на

Македонецот во сите делови на распарчена Македонија , постоеле единки кои решението за македонското прашање го наоѓаа единствено во давање на полно право на самоопределување во своја независна и автономна држава Македонија.

Ова демократско право и денеска одредени кругови сакаат да му го оспорат на Македонецот, но тие како и во минатото се само марионети и послушници за „вишите интереси”.

Благојче Андонов

# РАДОВАН ПАВЛОВСКИ



Никола Анѓелкоски

МАКЕДОНИЈА ПРЕД ИЛИНДЕНСКОТО ВОСТАНИЕ

# ВО СВЕТСКИОТ ПЕЧАТ

За Македонија од предилинденскиот период е пишувано во поголем број на светски познати весници меѓу кои е и *La Vie Populair*е. Во изданието на овој француски весник од 24. февруари 1903 година, на самата насловна страна, преку илустрација и текст е прикажано страдањето на македонскиот народ од тоа време:

„Злосторствата во Македонија

Од сите страни пристигаат најубедливи извештаи за злосторничките напади од страна на турските орди на кои се жртва несреќните, страдални жители на Македонија. Нашата илустрација покажува еден од нив, принудуван да признае каде е златото преку ужасното измачување со ортома силно стегната околу слепоочниците.



La Vie Populaire

JOURNAL ILLUSTRÉ

Les Atrocités en Macédoine

Ниту жените не се заштитени од насилствата и во повеќе села се пријавени случаи на грабнувања.“

Една од најгрозоморните насловни страни во медиумската историја е онаа на весникот *La vie Illustree* (бр. 228) од 27. февруари 1903 година. На неа се прикажани неколку османлиски војници како позираат со отсечените глави на тројца Македонци.



LA VIE ILLUSTRÉE

LES ATROCITÉS TURQUES EN MACÉDOINE — DEVANT L'OBJECTIF

Остатоците од навидум победените Македонци, успеваат да предизвикаат лавина од реакции помеѓу интелектуалните кругови во Европа. Самото објаснување на фотографијата не ги глорифицира османлиските војници, како што тие несомнено сакале да се претставаат, туку го осудува нивниот варварски чин:

„Турските злосторства во Македонија“ (Les atrocites Turques en Macedoine).

Внатре во весникот се прикажани две други слични фотографии, а денес истите, како пример за исклучителен фотожурнализам, се дел од збирката на Музеј Лудвиг (Museum Ludwig) во Келн.



LES ATROCITÉS TURQUES EN MACÉDOINE

Истата фотографија од насловната на *La vie Illustree* е објавена и наредниот ден во весникот <u>*L'Illustration*</u> (бр. 3131) со објаснување дека ѕверствата се извршени од Турци и Албанци (под „Турци и Албанци“ веројатно се мисли на регуларната османлиска војска и

башибозукот).

Фотографијата е земена и за насловната страна на книгата од 2005 година *Турскиот геноцид* (*Tyrkiets Folkemord*) на авторот Ролф Слот-Хенриксен (Rolf Slot-Henriksen). На насловната страна на книгата, на самата фотографија, е испишан и текстот „Турците и масакрите во Македонија“.




За положбата на македонскиот народ во предилинденскиот период, историчарот Александар Литовски вели (*Хероизмот и трагизмот на Илинден):*

„Времето пред Илинден за Македонецот било трагично време! Безмерно страдање и потоци крв ја имале поплавено македонската земја.

Пустошењата и ѕверствата биле - секојдневие! Газењата на човечкото достоинство - вообичаеност! Животот - чемер и јад. Безнадежноста - ментална состојба!“

Токму за ваквите страдања на Македонците соопштено е во весникот *The North Western Advocate and the Emu Bay Times* во статијата „Несреќна Македонија“ (Unhappy Macedonia) од 10. февруари 1903 година:

UNHAPPY MACEDONIA.

London, February 7.—Refugees from 36 Macedonian villages relate terrible stories of tortures, robberies and violations as the result of Turkish rule.

„Бегалци од 36 македонски села раскажуваат ужасни приказни за измачување, грабање и насилие како резултат на турското владеење.“

Па кога човек ќе се запраша зошто Илинденското востание е кренато порано одошто било неопходно за да вроди со успех - целосно и трајно ослободување на Македонија, пред да го даде одговорот нека ги има предвид и овие секојдневни

тортури врз недолжното македонско население од страна на Османлиската власт во тоа време.

Целта на овој напис и на сличните нему, во никој случај не е за да се всади омраза кон Турците и вината за ваквите случувања да се распредели врз сите Турци, напротив. Ваквите сцени во минатото не биле резултат на Турците како етничка група туку на политиката на Османлиската власт од тоа време.

Ваквите ѕверства никако не смеат да се припишат на сите Турци, туку на тогашните претставници на Османлиска власт и на нивните директни дејствија односно бездејствија.

Исто како што и денес има етнички Турци кои се лојални и најпримерни граѓани на Македонија, така и во минатото постоеле такви кои братски живееле рамо до рамо со Македонците. Не случајно најголемиот идеолог на Македонија од тоа време - Гоце Делчев, гледајќи како и турските фамилии во неговиот роден град Кукуш се на истото ниско економско ниво како и оние македонските, ќе рече (Ванѓа Чашуле, Гоце Делчев):

„Јас не ги мразам Османлиите како народ; јас војувам против османлиската тиранија како господаречка система“

Александар Стеванов

# ДАРЕЖЛИВАТА

Ти која си дар создадена од вода и земја
накитена со сребрена наметка, везен вел,
венец од цвеќиња и украсена златна круна,
надарена со сурови копнежи, срамни мисли.

Лаги, лукави зборови, со убавина и љубов,
од Боговите мирази во твојот ќуп ни носиш,
зло, страдание како одмазда за огнот дарен,
со љубопитни раце кај што со пекол ни дариш.

О, тоа си ти, ти која отрови и болести ни пушташ,
се уште одекнува надежта за нас гладни и жедни,
надежта да расте воскресната од човековата мака,
и бара утеха, лек за нашите потонати и изгубени мисли.

И послуша, дарежливата извира од блесок на небото,
ене ја, со зашилени крилја замавнува, ни носи пелин,
ене ја, демнее во нас со илјадници пискави крикови
Пандора не` повикува за да не` дарува, јас сум првата.

©Даница Петровска

06.12.2012
Од нејзината најнова стихозбирка
„Рик на готска душа“

## ПРЕДКОЛУМБОВСКИ ЦИВИЛИЗАЦИИ:

# МАИ, ИНКИ И АЦТЕКИ

„Македонска ризница„ е почестена со промоција на новата книга на историчарот Борче Милошески „Предколумбовски цивилизации: Маи, Инки и Ацтеки“

Главната причина за изработката и објавата на ова дело, со тема од светската историја која на нашите простори е многу малку третирана од научната јавност, е дефицитот на литература на македонски јазик, поврзана со историјата на мезоамериканските и јужноамериканските пред-колумбовски цивилизации, конкретно во овој случај, цивилизациите на Маите, Инките и Ацтеките, кои оставиле длабока трага во севкупната историја на човештвото. Со ова и македонската историографија, како и читателите ќе имаат можност накратко да се запознаат со овие древни цивилизации. Ваквите дела треба да се мотив повеќе за да и останатите цивилизации, како и историски текови во светотот бидат обработени од македонската историографија.

Во прилог ви издојуваме кратка соджина од „Предколумбовски цивилизации: Маи ,Инки и Ацтеки„

Пред околу 20.000 години, нивото на океаните било спуштено приближно за стотина метри. Тогаш, Беринговиот проток кој ги дели Сибир и Аљаска, бил замрзнат и претставувал своевиден копнен пат кој ги поврзувал двата континента, Америка и Азија. Приближно пред исто толку години, групи на номади од Североисточна Русија, започнале преселби на Американскиот континент преку замрзнатиот Берингов проток. Околу 9.000 година п.н.е., далечните потомци на првите доселеници,

успеале да стигнат до најјужната точка на Америка.




Првата позната цивилизација која била воспоставена во централниот регион на Америка, била цивилизацијата на Олмеките, кои можат да се наречат основачи на сите подоцнежни цивилизации на тие простори. Таа започнала да се развива некаде околу 1500 г. п..н.е., кога започнал еден процес на обединување на поголем број населби во долината на Веракруз во Мексико. Етимолошкото значење на името ``Олмек``, е ``Гумени луѓе``, на Нахуатл, односно на јазикот на Ацтеките.

Околу 1200 г.п.н.е., овие обединети села веќе прераснале во урбанизирани градови, со јавни објекти, сакрални градби и слично, кои можеби и претставувале кулминација во светската архитектура во тоа време, заедно со архитектонските зданија од цивилизациите на Стариот Исток. За религијата на Олмеците, многу малку е познато, поради недостатокот на пишани извори. Најмногу податоци за нивната верба во натприродното даваат археолошките артефакти, преку кои со сигурност може да се потврди дека уште од времето на Олмеците, биле застапени пердувестите змии како и други рептиловидни суштества и јагуарот, кои подоцна ќе станат карактеристичен елемент кај митологијата и религијата на Ацтеките и Маите. Еден од многуте религиско – магиски обреди, било и жртвувањето, кое исто така ќе биде оставено во наследство на подоцнежните култури во регионот. Во поглед на уметноста, каменорезот односно вајарството било на многу високо ниво, па денес се пронајдени голем број на фигури, од кои можеби највпечатливи се т.н. Колосални глави, пронајдени во Сан Лоренцо. Главниот центар на Олмеците се наоѓал во Ла Вента, која имала извонредни природни услови и предиспозиции за формирање на голема населба. Од оваа цивилизација, во најголема мера, ќе се развијат

и подоцнежните цивилизации во пределите на Централна Америка.

Во првиот век од нашата ера, бил формиран градот Теотихуакан, кој набрзо станал доминантен град во регионот на Мексико, град, кој изобилувал со архитектонски миракули. Теотихуакан бил изграден на оддалеченост од околу 50 километри од езерото Тексkоко. Ацтеките го дале името на градот, Теотихуакан, што според нивниот јазик би се превело како ``Место на боговите``. Кој точно го изградил овој град, не е познато, па научниците со вештачки термин ги нарекуваат Теотихуаканци, оние кои го изградиле и своевремено го населувале градот, а кои не можат со сигурност да се идентификуваат. Овој град, некаде околу 700 г., бил освоен од северните племиња, кои го населувале регионот на Мексико.

Голем дел од културата на Теотихуаканците, останала во наследство на Маите, Ацтеките и другите народи кои биле населени во близина на Теотихуакан. Во 9-от век, во Средна Америка, започнала да доминира една нова сила, народот на Толтеците, чиј главен центар бил градот Толан, денешен Тула, основан некаде околу 950 година, изграден на растојание од 80 километри од подоцнежниот град на Ацтеките, Теночтитлан.

Подоцна, ацтечкиот народ ги респектирал Толтеците, митологизирајќи ги како луѓе со крупна конфигурација на тело, храбри и непобедливи освојувачи и воини, креатори на сите, кај нив познати науки и уметности. Ацтеките верувале дека Толтеците биле предводени од Миксkоател, чиј син Топлицин, бил изедначен со едно од главните божества на Ацтеките, Кецалкоател или ``Пердувестата змија``. При крајот на 12 век, градот на Толтеците, Толан, бил освоен од блиските народи освојувачи.

Во овој период, овој град бил заземен од една групација на номадски племиња, наречени со едно име, Чичимек, кое би се превело како ``Синови на куче``. Меѓу нив имало една помала племенска група, која за кратко време многу рапидно проширувајќи ја својата територија, ќе стане водечка сила на овој реон, а тоа биле Мексиките или како што претежно се нарекуваат Ацтеките. Толтеците кои ќе останат на овие простори ќе се претопат во поголемата група на Ацтеки како и Чичимеците, кои ќе постанат една од главните компоненти во етногенезата на ацтечкиот народ.

Додека културите на Олмеците и Запотеците, како и онаа на Теотихуаканците, практично цветале во Мексико, уште една цивилизација, онаа на Маите, која се наоѓала во голем подем, се развивала на југоистокот од овие цивилизации, во териториите на денешно југоисточно Мексико, Гватемала и Белизе. Податоци за раната историја на Маите, постојат многу малку, бидејќи густите џунгли и останатите тропски предели во кои се наоѓале нивните градови и

живеалишта, се места со многу непогодни услови за да би можело  добро и природно да се сочуваат било какви археолошки остатоци. Со сигурност   може да се тврди дека населби чија култура   и начин на живот, барем според она што   може да се прибележи од археолошките откритија, бил многу сличен на оној на подоцнежните Маи и на некој начин се смета за почеток на таа голема цивилизација, се пронајдени на брегот на Пацификот во Гватемала, на самата граница со Мексико. Овие населби датираат приближно од вториот милениум пред нашата ера. Нешто подоцна, земјоделците од овие живеалишта, етаблирале населби во јужните висорамнини и во централните рамничарски региони, на чија локација по 800 година, п.н.е., се протегале териториите на Маите. Интересно е тоа што овие народи не потпаднале под многу големо влијание на Олмечката култура, за разлика од другите соседни народи.

Што се однесува до регионот на Андите, каде што подоцна ќе се развие цивилизацијата на Инките, речиси со сигурност може да се тврди дека со милениуми наназад на тие простори имало човечка активност, особено на перуанскиот брег се развиле многу населби, чиј примарен извор на егзистенција, бил риболовот, додека во внатрешноста на Перу, се сретнувал, се` поголем развиток на земјоделството.

Со еволуцијата на начинот на обработка на земјата, со изградбата на иригациони системи, постепено овие населби започнале да се шират на се поголеми територијални размери, додека бројката на населението константно се зголемувала, бидејќи потрагата за храна на далечни релации веќе станала минато. Во однос на културите кои се развивале во денешните Перу и Боливија, пред да се појават Инките на историската сцена, на тие региони се развивале неколку познати цивилизации.

Меѓу многуте култури кои се развивале на тие простори, се издигнала културата Паракас, околу 500 г. п.н.е., и нејзиниот зенит го достигнала до 200 година п.н.е. Главни аграрни култури одгледувани од Паракасите биле житото , гравот и компирот, но она по што биле препознатливи биле ткаенините кои ги изработувале со напреден технолошки стил. Околу првиот век п.н.е., на северниот брег на Перу се појавила цивилизацијата Моче, која презела голем дел од елементите од културата на Паракасите. Кај оваа цивилизација, земјоделството доживеало крупен напредок во однос на градбата на иригациони канали и воведување на ѓубрењето на почвата. Грнчарството и златарството биле доста напредно развиени како занаети кај Мочеите. Речиси истовремено на овие простори се развивала и цивилизацијата Наска, можеби најпрепознатливи по т.н ``Наска линии``. Некаде по 7-от век по раѓањето на Христос, започнал процут на културите Тихуанако и Хуари на денешен Перу и Боливија. Овие култури биле доста слични меѓусебе и достигнале високо цивилизациско ниво меѓутоа и двете кралства престанале да постојат некаде околу 10 век.

Околу 12 век, на територијата на денешно Перу се појавила цивилизацијата на Инките, чие потекло тешко може концизно да се одреди, впрочем како и кај многу други цивилизации од Јужна и Средна Америка во тие периоди. Доцниот посткласичен период (1200 – 1520 г.) било време на динамичен социјален и културен развиток во Мезоамерика.

Во овој период дошло до рапидно зголемување на полулацијата и брз развиток на градовите – држави а воедно и трговијата достигнала повисоко ниво. Како најразвиен и популарно најброен град, бил ацтечкиот Теночтитлан, меѓутоа истовремено се развиле и други значајни градски центри.

Редакција

# ТАТКОВИНА

Кога пристигна бродот во таа далечна земја
Тој виде непознат народ поседнат на брегот
И јадри ѕвезди на небото.

Што носи кога го прашаа
тој покажа врзана шамија со земја,
а кога му ја истурија заплака.

Татковината е тоа рече тој и саноќ
грутка по грутка, прашинка по прашинка
ја собираше.

Анте Поповски

ОБЈАВЕНО СО ЉУБЕЗНАТА ДОЗВОЛА НА ЖОРЖ ПОПОВСКИ,
СИН НА АНТЕ ПОПОВСКИ

# НАРОДНИОТ ВЕЗ ВО
# МАКЕДОНИЈА

Народниот вез е традицонално културно наследство претставено низ ликовниот израз на текстилот. Ова богато духовно творештво, изразено преку човековите сфаќања во времето во кое што е создавано, имало суштествена улога во формирањето на македонската народна носија. Главен носител на колективните знаења и умеења во изработката на облеката и везот е жената, која ги почитувала усвоените естетски идеали и канони специфични за секоја заедница.

Во оваа изложба презентираните везови од ракави, поединечни делови од носии - кошули, шајаци, сагии, даркми, ракавчиња, обруси и сокај, припаѓаат на Брсјачката етнографска целина, во кои спаѓаат етничките предели: Горни битолски села, Цапарско поле, Битолско поле, Прилепско поле, Подмариовски села, Мариово, Демирхисарско, Кичевско, Смилево, Моштенски села, Охридско и Струшко. Отстапување од везовите на оваа етнографска целина ќе претставуваат неколкуте мијачки везови на ракави од село Галичник.



Сочуваните и презентирани примероци на вез се мал дел од богатото народно творештво и потекнуваат од крајот на 19 и почетокот на 20 век, кога везбената традиција заедно со народната носија постепено се транформира и напушта. Недостатокот од сочувани примероци од средината на 19 век и порано, не дозволува да направиме подетален хронолошки преглед во кој би можеле да ги проследиме развојните фази и особености на македонскиот традиционален вез. Во отсуство на постари сочувани примероци, сведоштво ни даваат архивските, историските и друг вид материјали (пишувани извори, фрескоживопис и сл.), каде посредно може да го констатираме неговото постоење. Од увидот на овие материјали може да констатираме дека традиционалниот вез континуирано, со векови наназад, опстоел на овие простори како дел од богатото традиционално текстилно творештво на македонскиот народ.

Врвните естетски особености на традиционалниот македонски вез најмногу доаѓаат до израз во орнаментиката на најзначајниот облековен елемент на народната носија - туниковидната кошула. Со својата декоративност, естетика и обредна функција најмногу се издвојува женската невестинска и празнична носија. Нејзината обредна функција и традиционална орнаментика претставуваат израз на долговековното културно наследство на македонскиот народ.

Изоставањето на белите, невезени делови на невестинските кошули во Битолско и Цапарско поле заради заштита од лоши погледи, орнаментирањето на „пишуваните кошули“ со кружни мотиви со верување дека ќе донесат плодност, или носењето на кошулите орнаментирани со мотивот „в`чката дира“ со верување дека младата ќе роди машко дете, сето тоа е само дел од бројните верувања поврзани со апотропејската - магиска моќ на кошулите и нивната орнаментика. За исклучителното значење која таа го имала во традиционалната култура на Македонците, ни сведочат и верувањата за нејзините лековити својства, како и тие поврзани со задгробниот живот. Се верувало дека мажот и жената на „оној свет“ се препознаваат по кошулата, затоа обичај било покојникот да го закопаат во венчана кошула.



Кошулата со својата орнаментика и колорит претставува значаен облековен елемент во одредувањето на социјално - економската положба на жената - индикатор

што ја детерминира возрасната и социјална положба на девојката, „момата стасана за мажење“, вереницата, невестата итн. Таа имала значајна улога во иницијациските промени, од едно во друго животно доба.



Најстар сочуван тип на кошули се т.н. „алски кошули“, каде мотивите најнапред се „ораат“ - лозат со црно, па после се полнат со „алско“ црвено. Доминацијата на црвената боја во везбената орнаментика е во корелација со нејзините семантички вредности како боја на животот, плодноста и здравјето. Карактеристично за кошулите од овој регион е распоредот на везот поставен на оние делови каде тој е видлив односно не е покриен со другите елементи од народната носија и тоа на: предниот дел на градите „поли“, јаката, ракавите, задниот дел „бојови“, страничниот дел каде е соединувачки раб „бочници“ и во долниот дел од кошулата „околеш“. Честа појава е кошулата своето именување да го добие според името на везот. Така на пример во Горно битолските села, кошулата „големото копито“ е именувана според истоимениот мотив застапен на ракавниот вез; во Битолско поле пак кошулата „сонце“ е именувана според осумкраката ѕвезда т.н. „вртешка“ – што според локалното толкување е поврзано со симболиката на сонцето. Кошулите своето именување го добивале и според место од кое е донесен везот, (на пр. „Канинска“ - по селото Канино во горно битолски села), по име на везачка која се истакнувала со нејзината умешност, (на пример „Стеванојте“ за вез од село Цапари донесен во село Рамна - цапарско поле), или според техниката на вез, односно колоритот (на пр. „лозена“, „црнета - лозена“, „алова“ итн.).

Везовите од Брсјачката етнографска целина кои се застапени на изложбата се издвојуваат по својата геометриска орнаментика. Најзастапени се геометриските форми и стилизираните вегетабилни мотиви, иако поретко се среќаваат и стилизирани

зооморфни и антропоморфни мотиви. Везовите се изработени во различни техники на везење; „лозено“, „пишувани“, „травци“, „орано-полнето“, „грабени“, „крстчиња“, „ажурни“, „сокаечко“ и други, кои остануваат како колективна меморија на наследството.



Главна препознатлива компонента на овие везови е колоритот, специфичен за секој предел. Најзастапена е црвената боја, која доминира во везовите од Битолско поле, т.н. „алови“ везови, потоа во прилепско поле, Мариово, Смилево и Галичник. Во Демирхисарско и Кичевско во колоритот доминира жолтата боја, во комбинација со темно црвена и црна. Во горно битолските села освен црвена, црна, везот е акцентиран со жолта, зелена и црна боја. Во моштенските села кои се надоврзуваат на носијата од леринско поле во колоритот на везот е застапена црвената, зелената, жолтата и „пембе“ боја. Посебна група на везови кои имаат влијание и од Мариово и од Битолско поле е пределот Подмариовски села, во чиј колорит доминира црвената боја во градација од повеќе тонови, црна, зелена и сина.



За уметничката вредност на везовите од големо значење се техниките на везење кои во овие предели се различни. Во горно битолски села, Битолско поле, Цапарско поле, Демир Хисар, Мариово, најраспространета техника е „полнеж“, „орано - полнето“, „грабени“, во Моштенските села, „крвчиња“, во Смилево и Галичник, везбените „ажурни“ техники со броење на жици. Во битолско - прилепските везови кои се изведуваат со гобленска техника, изведувани се богати форми и бои, кои укажуваат на високо развиената везачка уметност на Византија. За некои кошули се типични белите везови во долниот дел, најчесто во „ажурна“ техника, познати како „чикме“ и тоа кај Мијаците, потоа во Охридско поле, во Леринска река, во Горна и Долна Преспа.

Во орнаментиката на везовите од Битолско-Прилепско поле и Демирхисарско, кои имаат слична композициска структура, најзастапен е мотивот на осумаголна ѕвезда, именуван како „сонце“ или „вртешка“, составен елемент на орнаментиката на ракавен вез на женските кошули. Широко распространет е и мотивот на крстот, најчесто застапен на везот на женските кошули (предните и задни поли), „алските“ шајаци во предниот дел на градите „поли“, ракавчињата за саја. Во орнаментиката на везот на женските кошули од Битолско-Прилепско Поле и Мариово, во пределот на страничниот дел – „бочниците“, често е застапен мотивот во форма на стилизирана гранка. Овој вез има бројни модификации и именувања познати како „гранка“, „ветка“ или“ шапка“.



Во изложбата ќе бидат презентирани постари примероци на предмети, како што се „ракавчиња“ од женска саја од Мариово, извезени и поткитени со богат „кист“ од црвени реси. Значајно место за проследување на континуитетот на везот во горно битолските села ќе се даде на женските, невестински крпи за на глава „даркми“, кои до крајот на 19 век се украсувале со мотивите „ветки“. Подоцна нивниот вез се трансформира. Везот е поставен само во долниот дел, аголот т.н. „гуган“ оформен со разнобојни конци, поткит од метални пари и киска со рес. Од почетокот на 20 век везот на гуганот целосно се заменил со црн вез. Употребата на бел гуган на даркмите била само во случај на жалост кога ќе починел близок член на семејството или црн гуган со извезени бели делови за помала жалост. Употребата на белата боја како траурен белег во овој етнички предел е редок пример на зачуваност како стара словенска традиција која е застапена и кај други индоевропски народи. Последна фаза на напуштање на везот во овој дел е аплицирање на гуган од кадифе и поткитување на црни реси.

Исто така од големо значење во оваа колекција земаат предметите од везен дел од марама - невестинска крпа за на глава од Охридско поле и сокај од Струшко поле, како составни делови на женската носија, кои се напуштаат во почетокот на 20 век значајни во следењето на хронолошкиот развој на везбената традиција во оваа етничка целина.

Сокаите - невестински покривки за на глава и убрусите во Битолско-Прилепско поле до крајот на 19 век претставувале значаен елемент во невестинската носија – знак на омажена. Овие предмети, иако не се сочувани во колекцијата на музејот, се од исклучително

значење во обредниот циклус на свадбата и после свадбениот период. Сокајот за прв пат се носел на денот на  венчавањето и четириесет дена т.е. шест месеци по свадбата. Во некои региони се носел и во празнични денови во текот на првата година од свадбата или најдолго до раѓањето на првото дете. Заштитната функција на сокајот и воедно на убрусот е одсликана и во нивната везбена орнаментика и техника. Значајни примероци од убруси и сокаи од Битолско поле се наоѓаат во Етнографскиот музеј во Санкт Петерсбург во Русија, Етнографскиот музеј во Софија во Бугарија, но и во други музеи низ светот. Од исклучително и раритетно значење во колекцијата, воедно и во оваа изложба, е презентирањето на сокај по потекло од Смилево од крајот на 19 век. Изработен е од црвена чоја, во издолжена правоаголна форма, во горниот дел сошиена во вид на „главинка“ или ќулавка, во средишниот дел е извезен во „ажурна“ техника, додека во долниот трапезоиден дел е украсен со мониста, низа од стари метални пари и богати црвени реси. Овој сочуван предмет по своите стилски карактеристики припаѓа на везбената традиција на Мијаците  кои се доселиле во оазата Смилево.

Значајниот карактер на овој предмет е заштитата на невестата од лоши очи, со верување дека покривањето на главата, каде е акумулирана целата човекова моќ, со овој предмет ќе ја заштити невестата во иницијалниот премин од едно во друго животно поглавје, преминување од една во друга социјална позиција, односно обред со функција на премин од девојка во мажена жена. Сокаите кои најрано започнале да се напуштаат според нивната естетска, извонредно богата везбена орнаментална презентација, се вбројуваат меѓу најсовршените изработки ремек - дела од областа на македонското народно ликовно творештво.



Најголеми промени кои довеле до редуцирање на поголем број носии, а со нив и

везовите, се спроведени во периодот пред и по Илинденското востание. Забраните и ограничувањата на носијата се однесуваат и на редуцирање на скапи везови на кошулата со цел да се намалат трошоците на семејството. И самите носители на носијата сакале да ја поедностават од практични причини и тоа: да не им пречи во работата, со намалување на должината на ракавите, наместо до дланка да биде до лактот, потребата да се внесат нови делови во носијата што биле присутни во градот, печалбарите барале од своите жени да се облекуваат по градски.



Овие промени најрано започнале во пределот Долна Преспа кој се надоврзува на носиите од горно битолските села, каде богатите колоритни везови се напуштиле. Во горно битолските села „алските“ везови се замениле со црни везови и тоа најпрво во с. Буково од каде и добива назив „Буковска мода“, а се рашириле и во Битолско поле. Во селото Метимер во Цапарско поле, наместо вез се шиеле кадифени апликации. Сите овие причини од почетокот на 20 век до средината на 20 век придонеле да се изгуби богатата везбена традиција и да се напушти народниот вез.

Сочуваните примероци на везови во колекцијата на носии во музејот стануваат значаен симбол на културниот идентитет на одредена потесна или поширока културна заедница.

Наде Гелевска Брачиќ

ЕТНОЛОГ - КУСТОС - СОВЕТНИК Н.У. ЗАВОД И МУЗЕЈ БИТОЛА

# MACEDONIAN FOLK EMBROIDERY

Embroidery is traditional cultural heritage presented through the visual expression using textiles. This rich spiritual work, expressed through human understanding at the time in which it was created, had a fundamental role in the establishment of the Macedonian folk costumes. The main carrier of the collective knowledge and skills in making clothes and embroidery is the woman, who respected the adopted aesthetic ideals and canons specific to each community.

In this exhibition the presented embroidery of sleeves, individual pieces of clothes - shirts, shajaci(type of fabric), sagii(type of female sleeveless shirt), darkmi(type of head-covering cloths), small sleeves, ubrusi(type of scarfs), sokaj(type of female head cover) belong to the Brsyak ethnographic unit, which includes the ethnic areas of: the upper Bitola villages, the Capari field, the Bitola field, the Prilep field, lower Mariovo villages, Mariovo, Demir Hisar, Kicevo, Smilevo, the Moshten villages, Ohrid and Struga. A deviation from the embroideries of this ethnographic whole will represent several Miyak embroideries of sleeves from the village Galichnik.

The preserved and presented examples of embroidery are a small part of the rich folklore and originate from the late 19th and early 20th century, when the embroidery tradition together with the folk costumes was gradually transformed and abandoned. The lack of preserved specimens from the mid-19th century and earlier, prevents us to make a detailed chronological survey which would serve to follow the developmental stages and characteristics of Macedonian traditional embroidery. In the absence of older preserved specimens the testimony comes from the archival, historical and other materials (written documents, frescos, etc..), from which we can indirectly conclude its existence. By inspecting these materials we may conclude that traditional embroidery continuously and for centuries has survived in these areas as part of the rich traditional textile art of the Macedonian people.

The highest aesthetic characteristics of the traditional Macedonian embroidery are best expressed through the ornamentation of the most important clothing element of the folk costume - the tunic type shirt. With their decoration, aesthetics and ritual function the female bridal and festive costumes stand out the most. Its ritual function and traditional ornaments represent an expression of the centuries long cultural heritage of the Macedonian people.

Leaving the white non-embroidered parts on the bridal shirts in Bitola and the Capari field, to protect from evil eyes; the ornamenting of the "written shirts" with circular motifs in the belief that it will bring fertility; or wearing shirts decorated with the motif of "v`ckata dira"(wolfs' trail) in the belief that the young woman will give birth to a male child, are all only a small part of numerous beliefs related to the apostrophic -

magical powers of the shirts and their ornaments. The exceptional importance which it had in the traditional culture of the Macedonians is witnessed through the beliefs of its medicinal properties, as well as those associated with the afterlife. There was a belief that a husband and wife can identify each other in "the other world" by the shirt, that is why there was a custom to bury the dead in their wedding shirt.



The shirt with its ornamentation and colors is an important clothing element in determining the social and economic position of women - an indicator that determines the girl's age and social status; the "girl who is ready for marriage"; a fiancee, a bride etc. It had a significant role in the initiation changes from one to another stage in life.

The oldest preserved type of shirts are the so-called "alski(red) shirts", where the motifs are first "oraat"(plowed) - patterned with black, and afterwards are filled up with "alsko" red. The dominance of the red color in the ornamentation of embroidery is correlated to its semantic value as the color of life, fertility and health. Characteristic of shirts from this region is the placement of the embroidery placed on those parts where it is visible i.e. not covered by other elements of the folk costume, as follows: the front of the chest "poly", on the collar, the sleeves, the back "bojovi", the side where the unifying edge "bochnici" is, and at the bottom of the shirt "okolesh". It is common for the shirt to get its name from the name of the embroidery. For example in the upper Bitola villages the shirt "golemoto kopito"(big hoof) is named after the eponymous motif present on the embroidery of the sleeve; in the Bitola field the shirt called "sun" is named after the eight-point star called "vrteshka" - which according to local interpretation is linked to the symbolism of the sun. The shirts also got their names from the place that originated the embroidery (eg. "Kaninska" - from the village Kanino in the upper Bitola villages); some were named by the notable embroider that stood out with her skill (eg. "Stevanojte" for embroidery from the village Capari that was brought to the village Ramna - in the Capari field); or according to the technique of embroidery or the used colors (eg. "lozena"(vine-like), "crneta - lozena"(black vine-like), "alova"(red), etc..).

Embroideries from the Brsyak ethnographic whole that are represented in the exhibition are distinguished by their geometric ornaments. The

geometric and the stylized floral motifs are most prominent, although rarely there are stylized zoomorphic and anthropomorphic motifs as well. The embroideries are made in different techniques; "lozeno"(vine-like), "pishuvani"(written), "travci"(grass-like), "orano-polneto"(plowed-filled), "grabeni"(pulled-away) "krstchinja"(small crosses), "azhurno"(neat), "sokaechko"(for the cap) and others, which remain as a collective memory of heritage.



A major identifiable component of these embroideries are their colors, which are specific to each area. Most common is the red color that dominates the embroideries of the Bitola field, the so-called "alovi"(red) embroidery, then in the Prilep field, Mariovo, Smilevo and Galichnik. In the Demir Hisar and Kichevo regions the yellow color dominates, combined with dark red and black. In the upper Bitola villages apart from red and black, embroidery is accented with yellow, green and black color. In the Moshten villages that are part of the costume tradition from the Lerin(Florina) field the embroidery has red, green, yellow and "pembe"(pinkish) color. A special group of embroidery that is affected by the ones from Mariovo and the Bitola field is the region of the lower Mariovo villages, where the red color in a gradation of more tones dominates, together with black, green and blue.



For the artistic value of the embroideries of great importance are the techniques that are being used, which in these areas are different. In the upper Bitola villages, Bitola field, Capari field, Demir Hisar and Mariovo the most widespread techniques are "polnezh"(filling), "orano-polneto"(plowed-filled), "grabeni"(pulled-away). In the Moshten

villages "krvchinja"(little crosses); in Smilevo and Galichnik the embroidery technique "azhurni"(neat) that use counting of wires. In the Bitola-Prilep embroidery that were made using a tapestry technique, rich forms and colors were being used, which indicate the highly developed embroidery art in Byzantium. For some shirts a white embroidery at the bottom is typical, usually in the "azhurna"(neat) technique, known as "chikme" spread among the Miyaks, then in the Ohrid field, the Lerin(Florina) river, and in upper and lower Prespa.



In the ornaments of the embroideries from the Bitola-Prilep field and Demir Hisar, which have similar compositional structure, the most common motif is the eight-pointed star, named "sun" or "vrteshka", which is an integral element of ornamentation of embroidery of the sleeves on female shirts. A widespread motif is that of the cross, usually used in embroidery of female shirts (front and rear "poly") "alskite shajaci"(red fabrics) on the chest in the front "poly", and the small sleeves "saja"(type of female sleeveless shirt). In the ornamentation of the embroidery on female shirts from the Bitola-Prilep field and Mariovo area, on the side parts - "bochnicite"(hip-sides) an often represented motif is the form of a stylized branch. This embroidery has numerous modifications and names known as "branch", "twig" or "hat".

At the exhibition some older samples of items will be presented, such as "rakavchinja"(small sleeves) from a female "saja"(type of sleeveless shirt) from Mariovo embroidered and ornamented with a rich "kist"(bouquet) of red lacing. An important spot for following the continuity of embroidery from the upper Bitola villages will be given to female, bridal towels for the head called "darkmi"(type of head-covering cloths), which by the end of the 19th century were decorated with motifs of "vetki"(twigs). Later their embroidery transformed. The embroidery is set only in the bottom corner, the angle so-called "gugan" formed with colorful laces, sub-ornament of coins and a bouquet with lacing. Since the early 20th century the "gugan" embroidery was completely replaced with black embroidery. The use of white "gugan" on the "darkmi" was only in the case of grief, when a close family member passed away, or black "gugan" with embroidered white parts for a sign of lesser mourning. The use of white color as a grieving mark in this ethnic area is a rare example of preservation as an old Slavic tradition that is present among

other Indo-European peoples. The last phase of abandoning the embroidery in this part is the application of a "gugan" made from velvet and sub-ornamenting with black lacing.



Also of great importance in this collection are the items from the embroidered part of a scarfbridal cloth worn on the head from the Ohrid field, and "sokaj" (type of cap) from the Struga field, which are integral parts of the female costume, that were abandoned in the early 20th century, and are important in monitoring the chronological development of the embroidering tradition in this ethnic whole.

The "sokai" - bridal head coverings, and "ubrusi"(type of scarfs) in the Bitola-Prilep field by the end of the 19th century were an important element in the bridal costume - a mark of a married woman. These items, although not preserved in the museum's collection, are extremely important in the ritual of the wedding and the period after the wedding. The "sokaj"(type of female head cover) was worn for the first time on the wedding day, and forty days, and six months after the wedding. In some regions it was worn on feast days during the first year after the wedding, or latest until to the birth of the first child. The protective function of the "sokaj" and also the "ubrus" is represented in their embroidery ornamentation and technique. Significant samples of the "ubrus" and "sokaj" from the Bitola field are located in the Ethnographic Museum in St. Petersburg in Russia, the Ethnographic Museum in Sofia in Bulgaria, but also in other museums around the world.

An exceptional value in the collection, and also in this exhibition, is the presentation of a very rare "sokaj" originating from Smilevo from the late 19th century. It is made of red felt, in an elongated rectangular shape in the upper part sewn in kind of "glavinka" or hood, in the middle part it is embroidered in the "azhurna"(neat) technique, while in the lower trapezoid section it is decorated with beads, a string of old coins and rich red lacing. This preserved item judging by its style features belongs to the embroidery tradition of the Miyaks who have migrated in the oasis of Smilevo.

The important nature of this item is to protect the bride from evil eyes, a belief that the covering of the head, where all of human power is accumulated, this item will protect the bride in the initial transition from one to another chapter in life, moving from one to another social position, i.e. a ritual with the function of transition from being a girl to a married woman. The "sokaj" which were abandoned earliest, by their aesthetic and exceptionally rich embroidery ornamental presentation, are among the perfect works, masterpieces of Macedonian folk art creation.

The biggest changes that led to the reduction of a number of folk costumes, and with them the embroideries as well, were carried out in the period before and after the Ilinden Uprising. Prohibitions and restrictions of the costumes concern the reduction of costly embroidery of shirts in order to reduce the cost to the families. The wearers of the folk costumes themselves wanted to simplify them for practical reasons, such as: not to interfere with their work, by reducing the length of the sleeves, instead of them reaching the hand to be only up to the elbow, the need to introduce new parts in the costume that were present in the cities, migrant workers demanded their wives to dress in a city fashion.

These changes began in the earliest in the Lower Prespa area, which is an extension of the costumes from the upper Bitola villages, where the rich colorful embroidery was abandoned. In the upper Bitola villages the "alski"(red) embroidery was replaced with black embroidery, firstly in the village of Bukovo, which is why it was named "The Bukovo fashion", and it spread in the Bitola field. In the village Metimer in the Capari field instead of embroidery velvet applications were being sewn. All these reasons from the early 20th century to the mid 20th century contributed to the abandonment of the rich folk embroidery tradition.

The preserved samples of embroidery in the collection of costumes in the museum become an important symbol of the cultural identity of a narrower or wider cultural community.

Nade Gelevska Brachic

ETHNOLOGUE - CUSTODIAN - CONSULTANT N.I.
INSTITUTE AND
MUSEUM BITOLA

TRANSLATED BY Goce Pangovski

# КНИГА ДВАЕСЕТ И ШЕСТА

Финегановото бдеење некого
успева слатко да го заспие
Фанфарите на секоја победа
толку сигурно најавуваат пораз!

Фјодор е обично име
ако делото не го направи бесмртно!
Фертилноста е гаранција за морталноста
ако не постоиш, не ќе дознаеш

Феникс не си за одново да се родиш
Фиљан човек не си за да бидеш почитуван
Филозоф не си за да останеш запаметен
Фала речи, ако барем бидеш сакан

Фиданка крепка што стрепи од ветар
е телото што го негуваш
Фантазија неостварена ќе остане
сонот што го сонуваш

Фелини не би можел да го создаде
животот што го замислуваш
Фердинант не би можел да те спаси
од сопствените битки

~~ФИРОМ~~ не е земјата твоја
Недојдија не е, ни Елдорадо
Феникија попрво признаена ќе биде
Фер е барем името да си го знаеш!

Марта Маркоска

ОД КНИГАТА „СТРМОГЛАВО КОН ВИСОЧИНИТЕ“

## БОЛКАТА НА МЛАДИОТ

# РАЗУМ

Тежината на животот од аголот на ноќта е грозоморно неподнослива, а пак набљудувајќи ја од аголот на денот таа е скапоцено благородна. Веќе и на птиците кои летаат по синото небо им е јасно дека љубовта е најубавата работа која може да му се случи на човештвото. Би додал и најголемата... но неопходно е да се провлече тука и едно доста млитаво прашање: како таа најубава работа да му се случи на човештвото?

Едно попладне после предавањата на факултет отидов во еден млечен ресторан кој се наоѓаше во центарот од градот. Долго време не сум спиел убаво, а тоа веќе почнуваше да се одразува и на моето здравје, се околу мене ме иритираше, дури и најмал шум. Имав обичај, но и за да се заштитам од озборувања, на јадење секогаш одев сам. Беше околу шеснаесет часот, внатре имаше неколку студенти, кои седеа во група и нешто разговараа, додека ја буричкаа храната низ чиниите и по малку потпивнуваа од минералната вода.

Не бев воопшто осамен, но сакав да бидам сам, да пловам низ моите размислувања. Така ја доживував онаа слободна слобода. Кога бев сам можев да размислувам за било што и притоа да не бидам прекинат од никого. Мислам дека таа самотна слобода е единствениот рај на земјата.

Можеби бев обичен младинец и имав обични размислувања, но имав благородна идеја, сакав да помогнам светот да стане поубаво место и секогаш кога ќе помислев на ова мораше да ми се најде нешто на патот кое само по себе врескаше и толку многу беше

банално или инаетливо. Светот не го прават поубав замоците, палатите, мостовите, ниту спомениците, тие само го украсуваат, убавината на светот е онаа која се наоѓа во чудото од човечкиот разум и мекоста на неговото срце, тоа е суштинското. Но тоа беше само во мојата глава, никаде на друго место не можев да го видам освен внатре.

Во животот најголема е болката која произлегува од знаењето, кое во светот е толку мало, па затоа напредните луѓе како да се осудени да бидат несреќни. Додека така седев во ресторанот, понекогаш ќе шмркнев од долгото експресо и ќе поткаснев од вишновиот колач, но тоа го правев механички, да не знаев што е, никогаш немаше да го откријам вкусот, бев целосно исклучен од она што се случуваше околу мене.

Го прелистував дневниот печат, имав обичај да ги разгледувам сите дневни весници, можеби затоа што кај нас не беа многу само три... ништо занимливо не ми ја одвлече мислата од мојата тага кон овој жалосно поставен систем. Затоа ги затворив, убаво ги здиплив и ги наместив на крајот на масата. Шмркнав од експресото, уф, беше ѓаволски горчливо.

Прозорецот токму гледаше во улицата каде минуваа врвулица луѓе, сите со своја приказна, но скоро сите ги мачат исти проблеми, најчесто љубовниот живот и парите. Отсекогаш имало неспоразум помеѓу овие две работи, можеби затоа што и двете му се очајно неопходни на човека.

Најмногу ме нервира кога седам на некое мирно место и одеднаш ќе се појави некој како ураган, ќе ја тресне силно вратата или ќе се кара со некого, не е важно, ненадејната врева страшно ме иритира, а пак постојаната како да ме води во некоја луда брзина од која не може да се извлече жива глава. Тишината е света работа, со неа мислите полесно течат и нема појава на тахикардија. И овојпат мојот храм на мир беше прекинат од едно прекрасно зеленооко суштество. Кое наеднаш се втурна на масата на која јас се бев сместил можеби некаде пред околу час време.

- Прости, јас секогаш седам тука, ако ти пречам можеш на другата маса, тоа ми го рече без трошка срам.

Убаво ја погледнав, се трудев да изгледам пријателски, сепак покрај чудниот нарав таа навистина беше прекрасна и сигурно интелектуалец, со себе носеше куп книги.

- Радо би ја делел оваа маса со тебе, и јас секогаш седам тука. - Не, не сакав тоа да го речам, сакав да и се извинам и да си отидам, тие зборови ми одлетаа самите без никаква контрола од мојот разум. Не е можно.

- Во ред.- Само тоа ми го рече и се задлабочи во една голема книга. Како да потона во некоја вакуум тишина, ни глас, ни шум. Воопшто не забележуваше дека јас цело време ја набљудувам или пак само се правеше

така. Келнерот и го донесе чајот од јаболко, со цимет, не го сакав тој мирис, ме потсетуваше на мувла. Тогаш таа ја крена главата и забележа дека ја гледам, само ми се насмевна.

- Прости, ти пречам? –таа почна прва.
- Воопшто, а јас тебе?
- Па, непријатно ми е цело време гледаш во мене, ко да сум некој чудак.
- Многу си убава.- Не верував дека можев ова да го сторам, ало, каде е мојот разум.
- Ти си луд. - Се насмевна срамежливо и ја нурна главата во книгата, сега малку пониско.
- Знам. А ти знаеш дека навистина си убава?

Ја зеде книгата и чашата чај и се премести на другата маса, ниту ме погледна. Колку и да беше паметна сепак беше жена, лесно се купува со куп комплименти, но работата беше во тоа што овојпат таа лесно ме купи, со врева и тишина, моќна комбинација.

Не беше лута, но се срамеше, го забележав по нервозното тресење на левата нога и вкочанетиот став, воопшто не правеше никакво движење, се кладам дека ниту читаше, туку зјапаше во буквите и се прашуваше од која планета сум паднат.

Се освестив, претерав. Ми пречеше овој синдром на директност и живеењето во свој замислен свет, никогаш не ми беше цел да бидам нападен, туку искрен и секогаш испаѓаше обратно. За голем срам бев. Решив да си заминам. Станав и тргнав кон вратата, излегов надвор. Полека бесшумно ја затворив и продолжив по улицата, врвулицата беше намалена, но сепак имаше врева. Одев полека и размислував што да правам вечерта, не ми се излегуваше, а ниту пак можев да седам помеѓу четирите ѕида од мојата соба. Сакав да одам во театар, но се двоумев, затоа сепак решив да се прошетам низ паркот, па потоа нека биде што сака да биде. Тоа не го очекував, иако не реагирав, сепак нозете ми се стресија, некој ме потапка по рамото. Тоа беше зеленооката девојка.

- Ме пратиш?
- Да. – ми се насмевна.
- Убаво.
- Ги заборави весниците.
- Не е важно, не ми требаат.
- Да ги фрлам? – ме праша.
- А зошто да ги фрлиш?
- Па не ти требаат.
- Па ако не ми требаат тоа не значи дека треба да ги фрлиш. Дај ми ги, ќе ги искористам за нешто. – Посегнав со раката да и ги земам.
- За што ќе ги искористиш? – ама беше упорна.
- Ќе виткам шишиња со доматен сок.
Имаше прекрасна насмевка. Сакав да ја земам со себе и да бегам.
- Дефинитивно ти си луд, - таа ми се смееше мене в лице.
- Па и ти си. Тие весници се од ресторанот, јас само ги зедов да ги разгледам, а ти ги зеде со себе, технички – ги украде.
- Боже! – викна гласно. – Не е можно, доаѓај со мене да ги вратам...- ми ја тргна

раката и ме свлечка буквално повторно во ресторанот, му ја раскажа на келнерот целата приказна околу весниците и конечно излеговме надвор.

Само гледав во нејзиното лице, ништо не кажував, сакав таа да биде прва, но со неа би ја делел и таа луда тишина.

- Студираш? – ме праша.
- Да.
- Што?
- Философија.
- Знаев. - ме чукна силно по плеќите.
- По што?
- Премногу си директен и див.
- Интересно, а ти шо студираш?

Ми ја покажа книгата која ја читаше во ресторанот ,,Бетонирање”.

- На градежен си?
- Архитектура. – тоа го рече со посебна гордост, веројатно ги сакаше студиите многу.
- Супер. – немав што да додадам, бев изненаден.

Во тој миг започна моето животно страдање, кое трае и до ден денес. Иако со текот на годините се намалило, но сепак не ја изменило формата, тоа е се уште страдање. Таа девојката од ресторанот, со зелени крупни очи, раскошна насмевка, таа прекрасна убавица, само за миг влета во моето млитаво и монотоно постоење и испари невидливо, само за да ме разбуди од сонувањето и да ме натера да ја барам во сечии очи кои ќе се вперат во моите. После неа открив дека не е тешко да се сака, туку што се сака. Жената на мојот живот, речено со речникот на романтичарот, беше таа. Таа со зелени очи, беше пријатна глетка во моите очи. Се трудам да опстојам со мислата дека она што не дели нас двајцата е само една обична дупка во времето која се појавила оној миг кога таа го повика таксито. Знам, се лажам, но само така страдањето е подносливо.

Полека поминуваат години, можеби ќе ми помине и цел живот, но неа не би ја заменил, уште срцето ми тактира по нејзиниот од, уште се смеам кога ќе помислам на нејзината срамежлива насмевка. Би тргнал да ја барам, можеби некаде случајно повторно ќе ја сретнам, но верувам дека случајноста не постои, во тој случај би постапил спротивно на моето верување и разум, а и не сакам да си задавам дополнителна тага, доволно ме разнебитува оваа светска тага плус и таа, тогаш би се рушил како кула од карти. А овде, од друга страна, без никакво залажување оваа моја разумна болка ме убива, од петни жили ми вреска и ми наредува да ја барам, макар да треба да го преместам секој земјин камен.

Ги припремам нозете, тие треба да тргнат, но зошто воопшто го слушаат разумот!? Па тој не е секогаш разумен, ајде тргнувајте!

Важна лекција од мојот живот која е јасна ко ден: не мисли дека стоиш исправено, силата на ветрот може да биде појака од твојата стабилна положба. Во случајов, бев

срушен, израмнет со самата земја, само таа беше клучот за моето воскресение. Но попусто е, не знам повеќе дали сум вљубен во моето пропаѓање или во неа или можеби во тоа што страдам поради моето вљубување во неа. И се се одигрува околу суштината дали е поподнослива лудата тишина или самотијата.

Билјана Т. Димко

# МАКЕДОНСКИ ЖЕНИ

4585 – Македонските жени се живописни во сите нивни разновидни стилови кај кои разнобојни и златни везови ја формираат впечатливата специфичност.



ОБЈАВЕНО ВО КНИГАТА „PEOPLE OF ALL NATIONS“ ОД 1924 ГОДИНА НА АВТОРОТ JOHN ALEXANDER HAMMERTON

ФОТОГРАФИЈА L. G. Popoff
ПРЕВОД Биљана Куновска

# ГОЛЕМАТА ДЕПРЕСИЈА

+





АРТ Весна Ничевска Саравинова

ТЕКСТ Александар Стеванов

# РИМСКО - МАКЕДОНСКИ **ВОЈНИ**

„Јас, како и да е,“ му порача Филип, „прво што ќе ви кажам (Римјани) е да се сетите на мировните (наши) договори и да го задржите мироључубивиот однос со мене. Доколку се дрзнете воено да ме нападнете, ќе морам и јас да реагирам за да ве натерам да го сфатите и почувствувате духот, кралската моќ и името на Македонците кои во ништо не се поништожни од Римјаните.“ (Ливиј, Ab Urbe Condita[1] 31.18) Со овие зборови во 200 п.н.е., кралот Филип V Македонски му се обратил на младиот римски легат Марк Емилиј Лепид, како одбрана против провокацијата на Рим во последниот ден од опсадата на Абидос. Опсадата на овој град во 200 п.н.е. била една од последните битки од серијата походи на кралот Филип V околу Егејот, кампања која ја поттикнала војната со Рим, затоа што Филип се обидувал да го отстрани римското влијание по должината на источниот јадрански брег, формирајќи алијанси и нудејќи им заштита на одредени островски и крајбрежни провинции. Четиринаесет години пред овие настани, Рим го обвинува Филип за подмолни акции, по што Сенатот и народот на Рим[2] изгласале indictio belli[3], објавувајќи ѝ војна на Македонија и нејзините сојузници, меѓу кои и Илирија и Епир.

1. Латински израз кој значи „од основањето на градот (Рим)“, кое традиционално се смета во 753 п.н.е. Се користел за означување на римските години од страна на неколку римски историчари.

2. SPQR - Senatus Populusque Romanus

3. Indictio belli - во античкото јавно право претставувало декларација/прогласување на војна.

Периодот од шеесет и шест години воена активност помеѓу Рим и последните македонски кралеви од династијата на Антигонидите, римскиот историчар Тит Ливиј го документирал во четиринаесет томови (Ливиј, Ab Urbe Condita 31 – 45), пренесувајќи ги мошне живо и во детал, битките, собранијата и беседништвата. Младиот и амбициозен Рим, со претрпените загуби во прелиминарните битки против Хамилкар и Ханибал од Картагина, копнеел за територијално проширување, откривајќи ја желбата да завладее и воспостави контрола над Медитеранот.

Римјаните постепено зајакнувале, со погледот свртен на исток преку Адријатикот кон Македонија и хеленскиот полуостров, нудејќи им лажни измамнички сојузништва на Етолската лига, неколку од хеленските градови-држави, Родос и кралот Атал, владетелот на Пергам, за да го му го одвлечат вниманието и да го неутрализираат кралот Филип кој постепено прераснал во голема пречка за нивната експанзија.

Според хеленскиот историчар Полибиј, на 22 јуни 217 п.н.е., за време на немејскиот фестивал, дваесет и едногодишниот македонски крал Филип V добил вести од својот курур за страшниот пораз на Рим во битката против картагинскиот генерал Ханибал, кај Тразименското Езеро („Истории“ 5.101.). Младиот Филип уште кога стапнал на тронот, четири години пред судирот, ја имал предвидено опасноста од Рим, меѓутоа дури го држел писмото, охрабрен од веста за поразот, во него се огласиле духовите на македонските предци кои му ја разгореле прометејската храброст и желбата да ги одбрани долго негуваните суверенитет и слава на македонската нација. Филип му го покажал писмото на својот кралски советник, Димитриј Хварски од Фарос, вазал на Илирија, а овој го советувал да не превзема ништо во тој момент. Димитриј (потрчкото на Рим, кралот кој неодамна побарал политички азил на дворот на Филип, откако Римјаните го протерале по втората Илирска војна во 217 п.н.е.) го инспирирал Филип да превземе воена акција за да ја заштити Македонија и нејзините сојузници од дотогаш невидената сила, Рим. За неговите зборови упатени кон Филип, Полибиј пишува:

„Затоа што Елада ти е веќе целата потчинета и ќе остане таква: Ахајците поради нивната искрена приврзаност, додека Етолија поради стравот кој ги фати по катастрофите што ги сполетаа во сегашната војна. Твојот поход во Италија е првиот чекор во создавањето на светска империја, на која никој друг нема поголемо право од тебе. И сега е вистинското време да се удри, точно сега, кога поразот како бумеранг им се врати на Римјаните.“ Со оваа увертира започнува првиот чин од воениот театар помеѓу Македонија и Рим.

На почетокот, Филип се обидел да издејствува сојузничка алијанса со Ханибал, меѓутоа римските шпиони успеале да го запленат писмото и да ја пресечат комуникацијата. Напротив, тоа воопшто не го заплашило младиот македонски крал. Во неговите

„Напоредни Животописи: Емилиј Павел“[4] (8.4), Плутарх тврди дека Филип, „ ...живееше со квалитети достојни за еден крал, водач кој ги натера своите луѓе да поверуваат дека ќе го врати античкото достоинство на Македонија и дека единствено тој ќе се пресмета со силата на Рим чијашто имерија се протегаше низ целиот свет.“ Она што се случувало било уште една партија од античката игра дама помеѓу новата иновативна армија на Латините која се наближувала од запад и античкото македонско кралство на Филип II и Александар Велики, на североисток. За да ја држи изолирана на страна римската воена машинерија, сопствената мудрост и вештина, Филип V ги користел под полна пареа во следните 35 години. Сосема свесен за деструктивниот удар кој Ханибал му го задал на Рим и неговата флота во Италија, Филип ја искористил можноста и започнал кампања во Илирија. Тој предвидел дека римскиот претор М. Валериј Левин, со неговата флота од 50 брода, нема да може да понуди поголема заштита на крајбрежните римски интереси, освен неколку одбранбени поморски маневри. Како резултат на тоа, Филип измаширал на север и освоил неколку градови. Левин, имобилизиран, можел единствено да превземе превентивни мерки против картагинските засилувања на Филип. Римјаните успеале набрзина, но привремено, да создадат одбранбен ѕид помеѓу нив и македонската војска: алијанса со старите непријатели на Филил, Етолската лига од Елада на која ѝ се приклучил Атал од Пергам, на брегот на Мала Азија. Одбраната навистина била привремена, затоа што Филип не се исплашил и ги нападнал Етолците кои го тужеле за прекршување на мирот. Филип воспоставил контрола над Елада, па затоа Рим, исцрпен од инвазијата на Картагина од страна на Публиј Корнелиус Скипион (Втората пунска војна, 205 п.н.е.), морал да седне на преговарачка маса. Според договорот за мир помеѓу Македонија и Рим, на Филип му било дозволено да го задржи суверенитетот и Илирија, со отворен пристап кон Јадранското море, додека хеленскиот полуостров и островите останале под римска власт како протекторати. Како и да е, договорот ги зацврстил односите помеѓу Рим и Елада, зголемувајќи го римското влијание на полуостровот, а тоа само ја продлабочувало нетрпеливоста помеѓу Рим и Македонија. Додека Римјаните ја продолжиле својата војна против Картагина (битката кај Зама, 202 п.н.е.), Филип жестоко ги нападнал римските протекторати и повторно припоил териитории од Елада, досегајќи на север дури до Тракија и на исток до Родос и Пергам. До 201 п.н.е., македонскиот крал ја разнишал самодовербата на Рим и си ја наметнал хеленската омраза.

---

4. Најпознатото дело на Плутарх е Напоредни животописи, низа биографии на познати Грци и Римјани, подредени во парови за да се стави акцент на нивните заеднички морални доблести и маани. Луциј Емилиј Павел Македонец (Lucius Aemilius Paulus Macedonicus, 229 п.н.е.. - 160. п.н.е.) бил римски политичар и војсководец, најпознат по големата победа над македонската војска во битката кај Пидна, после која го добива прекарот Македонец (Macedonicus).

Собранието во Атина фрлило анатема врз Филип, т.е. луѓето и свештениците требало да, „фрлаат клетви против Филип, неговото семејство и неговото кралство, неговата копнена војска и флота, и против целата раса и името на Македонците... при што ако некој му се спротивстави на неговото бесчестие, ликвидирањето на таква личност ќе се смета за легално убиство... сите декрети претходно усвоени против Пизистрад сега се применуваат и против Филип." (Ливиј, Ab Urbe Condita 31.44). Во Рим пристигнала дипломатска мисија од Пергам, Родос и Атина со цел да бараат интервенија за обезбедување на нивниот протекторатски статус и ослободување од македонската власт. Римските амбасадори кои биле испратени кај Филип, глаголеле дека нивната интервенција е во однос на заштитата на слободата на Хелените. Македонскиот крал го отфрлил нивниот аргумент, обелоденувајќи го нивниот вистински мотив: империјализам. На тој начин започнал и вториот чин од воениот театар помеѓу Македонија и Рим.

Вториот чин од воениот театар помеѓу Македонија и Рим (197 п.н.е. – 148 п.н.е.) го воведува читателот во античките историски сцени испреплетени со билатерални преговори, политички интриги и воени алијанси, предавства и поделби. Во декадите по смртта на Филип (македонските кралеви Персеј 178 п.н.е.- 168 п.н.е. и Андриск „кралот Филип VI" 150 п.н.е.– 148 п.н.е.) се случиле две пресвртници: првата, која резултира со поделба на Македонија на четири области од страна на римските освојувачи во 168 п.н.е., и втората, македонско востание кое привремено ги обединило четирите области против Рим и со кое Македонците извојувале победа над римската армија во 149 п.н.е., со што го проширилe македонското владеење над Тесалија. По таа битка, Рим ја признава и прифаќа Македонија како суверена нација чија сила е непобедлива. Поради таа причина, Сенатот и народот на Рим, спремајќи се да го спречат оживувањето на Македонија и Картагина и во исто време нивното сојузништво, изгласале нова војска и избрале нов пратор, Квинт Сесилиј Метел, со цел брзо задушување на секој отпор. Една година подоцна, Квинт Метел го поразил Андриск кај Пидна (каде кралот Персеј претрпел загуба пред дваесет години) и од страна на Сенатот бил одликуван со титулата Македонец, со што ја збришал независноста на Македонија, а нацијата ја реорганизирал во прва источна провинција на Рим.

Римската империја повторно ја осигурала нејзината контрола над Македонија и ја поделила на четири републики, назначувајќи римски гувернери во секоја од нив. Веднаш потоа била уништена и Картагина, а следи вакумот во кој запаѓа Рим, претходно предвиден од страна на Филип V, триесетина години наназад - Елада. Рим се изборил за целосна внатрешна контрола и ги исцедил сите градови држави. Уште во времето на Филип, македонскиот крал ги предупредил за римскиот modus operandi: инсинуација на нивната влијателна моќ со цел да се држат спротивставените страни во војна, сè дури не

дојде вистинскиот моментот за целосно потчинување.

Гледано station наназад, дури уште пред Втората македонско-римска војна, Хелените и нивните сојузници му се имале обратено на Рим за воена поддршка против Филип. Римските амбасадори во посета на македонскиот крал, полемизирале дека римското присуство во градовите држави не значело окупација како што наведувале обвинувањата, туку одбрамбена реакција за заштита на нивниот протекторат, предизвикана од македонското воено освојување. Филип го отфрлил нивниот аргумент, воочувајќи го скриениот мотив: поробување на Истокот. На ова следеле безброј преговори и делегации помеѓу Филип и Хелените, во кои македонскиот крал се обидувал да ги убеди соседите во вистинските мотиви на Рим. За време на еден состанок на Панетолијскиот конгрес, македонските емисари, небаре видовити, ги предупределе хеленските делегати за целта на Римјаните: да им дозволите на странските легионери (Римјаните) да се доселат во овие краишта и вашиот товар да го понесат на нивни рамења. Е дури тогаш ќе биде предоцна и бадијала да го викнете Филип на помош, оти Римјаните веќе ќе ви станат господари (Ливиј, Ab Urbe Condita 31.29). Тие им го посочиле примерот со империјата кога ја окупирал Сиракуза под изговор дека му понудила на градот ослободување од картагинското ропство. Сепак, вековите поминати во недоверба, ривалствата и вооружените битки помеѓу македонската империја и хеленските градови-држави предизвикале овие вторите и нивните сојузници да побараат билатерални односи со Рим, затоа што во западната имерија стекнале доверба. Со тој чин се зајакнале и политичките и воените сојузи помеѓу коалициите од Елада, сојузниците од Пергам и Родос, и Сенатот и народот на Рим, против воените сили на Македонија. Со овие случувања, во летото од 200 п.н.е., се огласила увертирата од стапнувањето на римската империја на Исток.

Македонските воини, хелеските градови-држави и нивните сојузници, источно од Егејот, никогаш порано немале видено сила каква што била римската армија: ново непознато оружје (на пр. шпанскиот меч, остар како жилет, или лесниот оклоп за тело), системски распоред на војската, поделба во специјализирани единици, со редици воени логори на еднакви интервали и нови воени техники (тестудо – желка формација, овен – справа за рушење врати и ѕидови). Според Ливиј, традиционалните балисти[5] и пелтасти[6] од редовите на македонската војска и источните армии не можеле ни да се споредат со римската воена спрема и маневарска способност. Воените тактики на Римјаните на голема врата внеле конфузија во стратегиите и тактиките на Филип и смртно го преплашиле целиот Исток.

---

5. Балиста – античко артилериско оружје кое се користело за лансирање / испалување на проектили во облик на тешки камења.
6. Пелтаст – во античка Грција бил прекар за припадниците на лесната пешадија специјализирана за фрлање копје.

Македонскиот крал лично изјавил дека никој не можел да поверува оти една таква армија во своите редови регрутирала варвари за војници. (Ливиј, Ab Urbe Condita 31.35) Во неговиот осврт, (томови - 31-45) Ливиј, сосема спротивно, пишува за несркшливиот дух, јунаштвото и со векови докажаната остроумност на македонската војска, нивните црвено златни оклопи светнати од далеку, нивните огромни сариси, легиите од стотици воини јурнати напред со својата природна предиспозиција и воена интелигенција против римските сили, максимизирајќи ги сопствените психолошки и воени тактики. Шаторот на кралот бил поставен пред стратегиски најважните борбени редови на непријателскиот отпор, со цел да му влее страв на непријателот и да ја поттикне надежта кај сопствените војници, преку истакнување на сопствената самодоверба. (Ливиј, Ab Urbe Condita 32.5)

Ливиј ги опишува безбројните битки, делегациски средби и политички караници помеѓу Македонија и нејзините противници, Елада и Рим. Од неговите детално разработени сцени, како историски најинтригирачка и најжестока се издвојува средбата помеѓу кралот Филип, хеленските емисари и триесетгодишниот римски генерал/советник, Тит Квинциј Фламинин (198 п.н.е.), одржана на брегот на Малијакскиот залив во близина на Никеја. Секоја од засегнатите страни била зактовена близу брегот и од својот воен брод ги извикувала и бранела своите ставови. (Ab Urbe Condita 32.32) Кога Фламинин побарал од Филип да се симне на брегот, за многу позгодно да се сослушаат и да разговараат, кралот одбил. По неговата реакција, римскиот советник го прашал, „Од кого тогаш се плашиш?“ Филип му возвратил, покажувајќи го својот горделив и кралски дух, „Јас не се плашам од никого, освен од бесмртните богови, меѓутоа не ѝ верувам на добрата волја што сега ми ја презентирате, а најмалку од сè пак им верувам на Етолците.“

„Но тоа,“ му одговорил Фламиниј, „е опасноста која подеднакво ја чувствува секој оној што дошол да преговара со непријател, доколку не постои добра волја.“

„Како и да е, Тит,“ го демантирал Филип, „ти заборавaш дека главите на Филип и Финеј (етолскиот магистрат) немаат иста вредност, доколку се случи некој од нив да биде предаден. На Етолците нема да им биде ни приближно тешко да изберат друг магистрат, колку што на Македонците ќе им биде невозможно да најдат крал кој ќе ме замени.“ Кога емисарите и Фламинин му наредиле на Филип да се повлече од Елада, овој им возвратил со аргументот дека и самите не знаеле да му кажат каде биле границите на Грција... затоа што во самата Етолија, Агреја, Аподотија, Анфилохија, кои сочинувале голем дел од нејзината територија, не биле во Грција. Аргументите само го разгорувале непријателскиот однос помеѓу Македонија и Рим, ескалирајќи во последната голема битка која се одиграла на високо брдо кај Киноскефала. Бруталниот судир, отежнат од ненадејна магла, накрај завршил со пораз за Македонија и високата цена која ја платила со

големиот број жртви. Битката кај Киноскефала (197 п.н.е.) резултирала со примирје кое го побарал Филип и негово експресно одобрување од страна на Фламинин, иако неговата одлука наишла на разочарување кај Етолците. Тие упатиле протесна нота и го предизвикале римскиот советник, кој веднаш ги укорил. По примирјето следеле долги и опширни состаноци со многу попровокативни дијалози и преговори помеѓу Фламинин, Филип (кој се придржувал до условите на Рим), и хеленските емисари. Градовите-држави останеле да функционираат како протекторат на Римјаните, додека Македонија и Империјата потпишале примирје кое траело сè до прераната смрт на Филип во 179 п.н.е., кога тој ја напушта театарската сцена и ги остава новите чинови за неговиот посвоен син и наследник, Персеј. Новиот млад крал ги презирал парализирачките компромиси вметнати во примиријето и затоа ја кренал нацијата на ново востание против Рим и неговиот протекторат, за да ја поврати славата и моќта, а со тоа ја поставил на театарската бина, третата од четирите македонски војни против Рим. На овој начин, денешниот читател е воведен во последните две сцени од вториот чин за отпорот на античка Македонија против непријателската окупација.

Третиот чин од театарската драма во која се одиграле четирите војни помеѓу Македонија, предводена од Антигонидите, и Рим (201 п.н.е. – 148 п.н.е.), ги донесува на сцена востанието и последниот крал од династијата на Антигонидите, Персеј (212п.н.е. – 166 п.н.е.). Декадата на новото владеење по смртта на кралот Филип V повторно ги соочува Рим и Македонија во жестока битка и натпревар за превласт и опстанок. Новиот крал на тронот и неговото огорчено чувство за Рим предизвикале противникот да си го преиспита мислењето за силата и спремноста на Македонија, па така и двете нации извршиле реорганизација во домашните редови, спремајќи се за воен судир.

Ако се навратиме кон крајот на Втората македонска војна (поразот на Филип V и примирјето со Рим, на чело со Тит Квинциј Фламинин), градовите-држави останале да делуваат како протекторат на Рим, додека Македонија и Рим склучиле договор за мир (179 п.н.е.). Неочекуваната предвремена смрт на Филип му ставила крај на мировниот договор, затоа што неговиот посвоен син и наследник Персеј, ја наследил и повторно ја оживеал војната со Римјаните. Голем број претходни фактори го воскреснале судирот, меѓутоа омразата на триесет и четиригодишниот крал кон римските барањата несомнено го поттикнале, бидејќи компромисите од примирјето ја потчинувале и парализирале неговата македонска земја. Персеј, како и неговиот татко, ниту им верувал на мотивите на Рим ниту пак на римското пристуство во хеленските градови-држави. Како последница на недовербата, Персеј ја поттикнал својата нација да се крене против Римјаните, за да си ја поврати репутацијата и моќта и да го продолжи отпорот против непријателската окупација. (Постојат голем број пишани материјали за карактерот, делото и

животот на Персеј, од перото на Ливиј, Плутарх и Полибиј. На читателите кои се заинтересирани да дознаат повеќе за него им се препорачува да ги истражат записите на овие автори. Како и да е, во овој текст е претставена скратената верзија од неговите воени судири со Рим.)

За да ја поврати империјалната моќ на Македонија, како и контролата на териториите превземена од страна на Рим со мировниот договор, единствената стратегија на Персеј била да го поткопа и поништи сето она кое го уредувал Рим. Тој веднаш извршил напад врз териториите на север од Македонија и на југ кон хеленските градови- држави, проширувајќи ги границите на македонската земја и обезбедувајќи пријателски односи (тактика која била запоставена од Филип). Неговите постапки ги прекршувале условите од договорот за мир, пркосејќи и на римската доминација и превласт на Хеленскиот Полуостров. Заедно со известувањето за непочитување на примирјето, во Рим пристигнале и шпионски информации за сојузот на Персеј со Илирија, успешното маневрирање на македонскиот крал во Византиум и Азија, како и обвинувањето според кое тој го органиризал неуспешниот атентат на кралот Еумен од Пергам, сојузникот на Империјата. Деланијата на Персеј им биле сомнителни на Сенатот и народот на Рим, па дури и покрај длабокото жалење заради новото потенцијално влегувањето во уште една војна, тие реагирале брзо, верувајќи дека на македонскиот крал „оваа војна му била оставена во аманет од неговиот татко, заедно со тронот... (Персеј) цело време ја мислел и обмислувал, пресметувајќи ги деталите, сѐ дури истата не дошла до прагот на реализација,“ (Ливиј, Ab Urbe Condita 42.11). Згора на тоа, Персеј имал толку големи национални и транснационални воени набавки и војска, залихи на жито и економска сигурност што бил целосно независен и со цврсто упориште. На римскиот империјализам сега му се наметнувала многу посериозна закана, бидејќи „македонското кралство беше единствената голема сила во близина на Рим и единствениот непријател кој се чинеше дека може, доколку среќата го изневери Рим, да го воскресне во неговите кралеви, духот на античка Македонија.“(Ливиј, Ab Urbe Condita 42.50)

Римски емисари биле испратени во Македонија. Тие го повлекле договорот за мир и од Персеј побарале обештетување. Му ги изложиле своите обвинувања и го информирале дека условите од примирјето склучено претходно со неговиот татко ќе бидат реактивирани и во новото владеење. Во неговиот бесен монолог, Персеј „со безмилосни зборови, распламтен од гнев, ги обвинил Римјаните за алчност и ароганција, префрлувајќи им со повишен тон на делегациите дека доаѓале една по друга само за да го шпионираат секој негов збор и потег, под образложение дека Римјаните „сметале оти е праведно,“ кралот секогаш послушно да им се покорува на нивните услови при секоја негова изјава и акција.“ (Livy, Ab Urbe Condita 42.25). Во неговото наредно писмено обраќање до Римјаните, Персеј им ставил на знаење дека со

неговото доаѓање на тронот примирјето се поништува, затоа што истото немало „никаква врска со него...тој допуштил договорот да биде реобновен, но не затоа што го одобрувал, туку поради фактот дека морал да проголта сѐ во пакет, во моментот кога стапнал на тронот.“ Персеј ќе се сложел со ревидирана верзија на договорот за мир, но под негови услови. Следно што сторил кралот, „им наредил да ги напуштат границите на неговото кралство во рок од три дена,“ наредба со која тие се сложиле, одбивајќи ги неговите услови за мир. По овој судир на интереси, римските емисари биле испратени кај нивните лојални сојузници (Пергам, Египет, Сирија, Родос и градовите-држави), за да ги повикаат кон зацврстување на дипломатската поддршка и безбедноста, предлог кој бил колективно прифатен. На тој начин, Рим и Македонија постепено ги утврдувале своите позиции една против друга, на сцената од воениот театар. Римските единици биле распоредени во Епир и во Илирија за да се утврди планот за инвазија и за да се поставaт гарнизони со пешадија и коњаница на териториите на Аполонија, Хискана и други клучни локации помеѓу двете нации. За време на зимата се одржало и големо заседание помеѓу кралот Персеј и римскиот конзул Марциј Филип за да се дискутира за мотивите и обвинувањата против македонскиот врв. Обвинувањата биле изложени и дискутирани, при што истата вечер двајцата лидери се разделиле со уверување дека нивните земји се на прагот од војна. Персеј одржал собрание со својот совет во античката палата на македонските кралеви во Пела. На советот му соопштил дека или ќе ја преживее војната како што му доликува на еден храбар човек, без разлика на тежината на поразот, или ќе биде херојот кој ќе го ослободи светот од римското зло. „Ајде тогаш, со добредојдената помош од боговите, да влеземе во војна, рече Персеј, затоа што таа опција ми се чини најдобра“ (Ливиј, Ab Urbe Condita 42.51). Македонскиот град Китион бил избран за центар каде ќе се соберат сите негови благородници, телохранители, коњаницата и македонската војска, заедно со сојузниците Тракијци, Гали, Агријани, Критијци, Пајонци, Етолијци, Беотијци и Хелени од најразлични раси. Огромната бројка на собрени војници достигнала скоро 67 илјади, вклучувајќи ја и агемата, возобновената чета од најдобите млади воини. „Насекаде се зборувало дека никој од претходните македонските кралеви немал толку голема војска, освен силата со која Александар Велики кренал во освојување на Азија.“

Точно за време на зимската рамноденица, искачен на пиедесталот, придружуван од неговите двајца млади синови, Филип (посвоениот син од брат му) и Александар, Персеј одржал говор за своите трупи. Се повикал на неправдите и навредите кои Рим. ги нанел на Македонија, ја извеличал големината и моќта на македонската армија и повторно го оживеал во нив „духот со кој битисувале нивните предци кои откако ја потчиниле цела Европа, преминале во Азија и со сопствените раце откриле цел нов свет... сепак во тој момент, Фортуна организирала натпревар, но

не за најдалечните брегови на Азија, туку за тоа кој да ја поседува Македонија... Римјаните отворено сакале да ја поробат.“(Ливиј, Ab Urbe Condita 42.52). Персеј напредувал во територијата на Илирија и притоа ги освојувал и имобилизирал римските гарнизони од кои земал и затвореници. По неколку успешни пресметки на пат кон палатата на илирскиот крал Генциј од Лабеатите, Персеј ги испратил своите емисари со предлог за сојузништво кое било одбиено поради недостатокот од финансиски средства на илирската страна. Персеј се вратил во Македонија без посакуваната алијанса, меѓутоа со илирските гарнизони под негов надзор. Во текот на десетгодишниот судир со Рим, Персеј не само што го зголемил бројот на гарнизоните, војската и моќта, туку и богатството и сопствената гордост. Последните две лични придобивки прераснале во негова слабост, затоа што неговата лакомост и ароганција се соединиле во Ахиловата пета која му нанела пораз и крај на династијата во војната против Римјаните.

Понудата за мир преку обештетување со посредство на кралот Еумен, понудата за сојуз со Кралот Генциј од Илирија и понудата за помош од војската на Галите, сите заедно биле отфрлени, затоа што лакомоста на Персеј била поголема од неговата мудрост. Што се однесува до предлогот на Клондикус, поглаварот на Галите, „(Персеј) подобро си го исчувал богатството, одошто кралството, брборејќи за превртливоста и дивјачакиот дух на Галите.“ Неговата конфронтацијата ги натерала Галите да се повлечат во нивната земја, оставајќи го Персеј самиот на себе (Ливиј, Ab Urbe Condita 44.27). За време на последните четири години од војната и по неколку меѓусебни судири, Македонија и Рим (под водство на генералот Луциј Емилиј Павел), на 22 Јуни, 168 п.н.е., се пресметале во решавачката измамничка битка кај Пидна. Павел и римската војска се искрале низ полето помеѓу Хераклеја и Либертрум и му се доближиле на Персеј од зад грб, изненадувајќи ја македонската војска, со која тој морал да се повлекува кон Пидна. Уште еднаш, иновативните и крајно флексибилни воени маневри на Римјаните ја надминале легендарната македонска фаланга и нејзините сариси. Користењето на слонови од страна на Павел (оваа тактика ја имале присвоено од битките со кралот Пир Епирски, пред еден век) исто така се покажало како деструктивно за македонската пешадија која повлекувајќи се го барала брегот како единствена опција за спас. Тој ден, земајќи го во предвид нерамниот терен и недостатокот на место за повлекување, освен морето кое го контролирале Римјаните, Персеј и неговата војска немале никакви шанси за победа. Македонската армија била уништена и сојузниците на Персеј од регионот му се потчиниле на Рим, оставајќи го кралот без никаква друга алтернатива, освен да се предаде и да се повлече. Огромна толпа од локални мештани се насобрала покрај Виа Сакра[7] во Рим, но не само за да ја проследи триумфалната процесија на Павел, туку и за да го види Персеј, неговите тројца синови и остатокот од македонската воена сила и пленот, кои го оставиле секој Римјанин со измешани емоции во срцето. „Никогаш порано и никаде

не се собрала толкава толпа, за било каков спектакал... затоа што Персеј бил причината и центарот на војната, но не само поради сопствена слава и таа на татко му, неговиот дедо, и другите со кои бил крвно и расно поврзан. Со тоа го направило интересна личност за јавноста. Славата на Филип и Александар Велики, кои го претвориле македонското кралство во најголемата империјалистичка сила на земјата, се разлевала над него.“ (Ливиј, Ab Urbe Condita 45.7). Со ова и завршува записот на Ливиј. Плутарх ја опишува процесијата во Рим со победоносната двоколка на Павел на чело, како што наложувал римскиот обичај при победничките паради, а позади него Персеј. По завршувањето на победничкиот марш, Персеј и неговите деца биле протерани во еден мал град наречен Алба Фуценс (притвор за поразените), каде македонскиот крал починал две години подоцна. „Две од неговите три деца, исто така починале. Но третото, Александар, се вели дека станал експерт за тореутика[8], односно уметноста на ковење метали. Тој исто така научил да го пишува и зборува латинскиот јазик, па работел како секретар за магистратите судии во чии канцеларии се докажал како доста елегантен во својата вештина.“ (Плутарх, Емилиј Павел 37.3) Рим изгласал да не ја поробува Македонија и да ја остави слободна, меѓутоа македонската нација да се подели на четири области од кои секоја посебно ќе биде управувана од страна на римски магистрат. Оваа одлука се базирала на загриженоста на Рим поради големината на Македонија и цврстата волја на нејзиниот народ – динамика која оставала простор за нов бунт. Предвудувањата на Римјаните се покажале како точни, бидејќи по цели осумнаесет години, Македонците повторно се кренале на востание и со тоа го започнале првиот чин од четвртата македонска војна, предводена од страна на Андрикус, владетелот на Адримитум во Еолида (западна Анатолија), кој себе си се прогласил за Филип VI.

Во 2005 година, македонски и италијански археолози го открија гробот на кралот Персеј на локацијата Алба Фуценс, 100 километри источно од Рим, долж патот Виа Валерија во близина на Маљано де’ Марси (Аквила), Италија. По покана од италијанска страна, македонските археолози им асистираа во опширното истражување. Македонското научно друштво и Здружението за македонско-италијанско пријателство во Битола, открија дека последното прибежиште на Персеј бил градот на чие место денес се наоѓа селото Црнобуки, на десната страна од патот Битола – Демир Хисар.

С. Бенџамин Трејси

ПРЕВОД ОД АНГЛИСКИ: Дарко Миовски

---

7. Via Sacra – Светиот пат, главната улица во антички Рим, која водела од ридот Капитол до Колосеумот.
8. Вештина на изработување на предмети со ковење метали (злато и сребро) и гравура.

Во идниот број ќе читате:

Македонските херои со таен идентитет
Разловечкото востание од 1876 година
Историјат на Преспанско-пелагониската епархија
Невестински Соништа
...

„Македонска ризница е списание, кое води грижа за промоција на македонската култура и идентитет во светот.“

Ненад Саздовски – студент по историја на УКИМ





Можете:

да споделите – да умножувате, дистрибуирате, јавно да го прикажувате или јавно дигитално да го прикажувате делото.

Под следните услови:

Наведи извор — Морате да го наведете изворот на ист начин како што тоа го направил авторот или давателот на лиценцата (но не на начин кој би сугерирал дека тие ве поддржуваат вас или вашето дело).

Некомерцијално — Не смеете да го користите ова дело за комерцијални цели.

Без адаптирани дела. — Не смеете да го промените, трансформирате или да го адаптирате ова дело.



Е-ПОШТА:
makedonska.riznica@yahoo.com

